

БИБЛИОТЕКА НА СОБРАНИЕТО НА СР МАКЕДОНИЈА

# ИЗВЕШТАЈ на Претседателството на СФРЈ за состојбата и проблемите во внатрешната и надворешната политика

ГОДИНА XIV СКОПЈЕ, МАРТ 1977 КНИГА 12

БИБЛИОТЕКА НА СОБРАНИЕТО НА СРМ

# ИЗВЕШТАЈ

## НА ПРЕТСЕДАТЕЛСТВОТО НА СФРЈ ЗА СОСТОЈБАТА И ПРОБЛЕМИТЕ ВО ВНАТРЕШНАТА И НАДВОРЕШНАТА ПОЛИТИКА

ГОДИНА XIV БРОЈ 12

Издава Службата за информации на Собранието на СР Македонија

Скопје, март 1977 година



# ИЗГРАДБАТА НА СОЦИЈАЛИСТИЧКАТА САМОУПРАВНА ЗАЕДНИЦА СИГУРНА ГАРАНЦИЈА ЗА ПОСРЕЌНА ИДНИНА

излагање на Претседателот на Републиката Јосип Броз Тито
во Собранието на Социјалистичка Федеративна
Република Југославија
на 26 ноември 1976 година

Другарки и другари,

Пред вас е извештајот на Претседателството на Социјалистичка Федеративна Република Југославија во кој исцрпно се говори за резултатите во нашиот општествено-политички и економски развој и надворешната политика, за постојните проблеми и задачи што стојат пред нас. По повод тој извештај сакам да изнесам неколку забелешки и оцени.

Би сакал, пред се, да истакнам дека во последниве години силно се тргна напред во изградбата на целосен систем на социјалистичкото самоуправување. Постигнати се многу значајни договори за насоките на идниот општествено-економски развој. Формирани се органите и институциите предвидени со Уставот. Разработена е програмата на акции заради што поцелосно обезбедување на водечката улога на работничката класа во сите области на општествено-економскиот и политичкиот живот. Донесени се многу нови закони, од кои најважниот - Законот за здружениот труд - штотуку го усвоивме. Благодарејќи на сето тоа се засили стабилноста на нашето социјалистичко самоуправно општество и е отворена јасна перспектива за неговиот натамошен развој.

Во Федерацијата се воспоставени нови односи. Афирмирана е самоуправна самостојност на републиките и покраините и истовремено е зацврстено нивното единство. Тие денес се чувствуваат многу повеќе одговорни не само за својот сопствен развој, туку и за напредокот на целата заедница. Зашто, само во таква политика народите и народностите на Југославија гледаат можност за својата целосна национална афирмација и за сестран социјалистички развој.

Се повеќе се потврдува дека врз основите на целосна рамноправност и солидарност, преку договарање и усогласување на интересите, можат успешно да се решаваат и најсложените проблеми.



Тоа има историско значење, зашто претставува гаранција на братството и единството, а со тоа и на цврстината и интегритетот на Југославија.

Организирањето на здружениот труд и функционирањето на делегатскиот систем денес претставуваат основа во револуционерната преобразба на нашето општество. Со тоа се создадени претпоставки, работничката класа и сите работни луѓе непосредно да управуваат со сите општествени работи. И самиот собраниски систем добива широка самоуправна основа и станува инструмент на политичката власт на работничката класа. Меѓутоа, неопходно е да се оди многу побрзо и подоследно во практичното спроведување на сето тоа, во користењето на огромните можности што ни ги дава тој систем.

Другарки и другари,

Во изминатиот период дојде до уште потесно поврзување на работничката класа, селанството и интелигенцијата. Забрзан е процесот на практично обединување на сите работни луѓе врз платформата на борбата за социјализмот и самоуправување. Општествената и економската положба на работничката класа е зацврстена. Зголемено е нејзиното непосредно дејствување во развивањето на самоуправните односи во основните организации на здружен труд, во месните, интересните и општествено-политичките заедници. Се зголеми нејзината социјалистичка свест и се засили нејзиното единство врз основа на се поширокото сознание за еднаквоста на интересите на работничката класа во сите делови на нашата земја. Оттаму и нејзината голема чуствителност на секое забавување на развојот на самоуправувањето и на сите видови деформации во нашето општество. Се разбира, не смееме да губиме од вид дека сите делови на работничката класа не живеат во исти услови, дека не се преживеани сите противречности што постојат во неа, од што произлегуваат опасностите од судир на интересите, недоволна заинтересираност за општествената продуктивност на трудот, ситносопственичка стихија и разни девијации.

Една од карактеристиките на сегашните движења е и остварувањето на се потесен сојуз на работниците и селаните врз основа на здружувањето на трудот и средствата. Индивидуалните земјоделски производители се повеќе согледуваат дека здружувањето на трудот е во

нивен интерес и оти нивната подобра утрешнина нераскинливо е поврзана со развојот на социјалистичките самоуправни односи. Инаку, на село е остварен значаен општествен и материјален напредок и пораст на животниот стандард, што се гледа и во позитивното политичко расположение на селанството и неговата поддршка на нашата севкупна политика. Тоа е најдобра гаранција дека со успех ќе ги совладуваме проблемите што произлегуваат од длабоките промени на село и дека ќе продолжи неговата социјалистичка преобразба. Секако, со поголемо ангажирање на сите одговорни општествени фактори, зашто организираните социјалистички сили не се заложија во доволна мера да се искористат можностите што ги дава веќе достигнатиот степен на развој на земјоделството.

Позитивните процеси ја зафаќаат и нашата интелигенција, која се повеќе станува интегрален дел здружениот труд и на работничката класа. Со развојот на самоуправните односи во општеството, посебно на интересните заедници и делегатскиот систем, се прошируваат и можностите, интелектуалните работници творечки да придонесуваат за напредокот на нашата заедница и истовремено непосредно да влијаат врз својата општествена положба. Само од таа основа тие ќе можат да ги совладуваат и отпорите во сопствените редови, чија цел е да се задржи историски преживеаната положба на интелегенцијата како посебен општествен слој. Тоа е единствен пат да се отстранува поделеноста меѓу материјалната и духовната сфера, меѓу умниот и физичкиот труд. Разни елитистички и авангардистички и слични концепции се стремат кон одделување на интелигенцијата од работничката класа, од изворот на нејзиното вистинско вдахнување и вистинската слобода на творештвото.

Со еден збор, единството на сите работни луѓе и нивната приврзаност кон самоуправувањето и социјализмот се поголеми одошто кога и да е и претставуваат битен фактор на стабилноста на нашата заедница. Континуитетот на нашата револуција се изразува и во тоа што во нејзината денешна фаза активно учествуваат сите генерации, што се здружуваат и проткајуваат революционерното искуство на учесниците во вооружената борба и ентусијазмот на младите, кои се повеќе преземаат одговорни задачи во развојот на нашето социјалистичко самоуправно општество.

Сето тоа се изразува и во подобрата организираност на нашето општество и во неговата способност да им се спротивставува на сите обиди за дејствување против основните вредности на општеството, интегритетот и независноста на земјата. Зашто, борбата за остварување на поставените цели се одвива неизбежно и преку совладување на остатоците од класниот непријател и на разни отпори од догматски и либералистички позиции.

Ние, исто така, успеавме да ги оневозможиме националистичките сили во нивните обиди да ја поткопаат нашата заедница. Без оглед на тоа дали се јавува во вид на унитаризам, сепаратизам или иредентизам - национализмот секогаш настојува да ги искористи тешкотиите што го придружуваат нашиот развој и да ги разниша темелите на самоуправниот социјализам и да ја загрози егзистенцијата на нашата повеќенационална заедница. Со самото тоа национализмот, како и непријателите од сите бои, секогаш се поврзува со туѓите интереси и претставува потпирач на странското мешање.

Резултатите што ги постигнавме и обезбедија масовна поддршка на политиката на Сојузот на комунистите и го намалија просторот за дејствување на антисамоуправните и непријателските сили. Отстранети се и идејните колебања во поглед на улогата на државната управа во самоуправното општество. Афирмирано е сознанието дека државните органи се важен фактор на сигурноста на работните луѓе и на заштитата на нивните права, што придонесе за нивната поефикасна работа.

Мошне значаен напредок е постигнат во натамошното јакнење на севкупниот систем на општонародната одбрана и општествената самозаштита во сите видови. Ние навистина можеме да бидеме задоволни со она што е направено во постојаното оспособување на нашите вооружени сили и на службата за безбедност. Нашата заедница и во иднина ќе преземе се што е потребно заради јакнење на безбедноста на земјата.

Значи во тек е интензивна активност за натамошна самоуправна преобразба на нашето општество. Таа борба што се води со јасна политичка платформа и со јасни погледи во иднината го изразува вистинското расположение на нашите луѓе и и дава позитивно обележје

на сегашната општествено- политичка ситуација во земјата. Значењето на ваквата состојба е толку поголемо што тоа се постигнува со совладување, врз демократска основа на внатрешните противречности и отпори и со успешно спротиставување на постојаните притисоци врз нашата земја од разни страни. Тоа е потврда на правилноста на политиката на Сојузот на комунистите на Југославија, доказ за неговото единство и цврстина, како и за кохезијата и стабилноста на нашата заедница во целина.

Другарки и другари,

Во периодот на исклучително сложени стопански движења во светот, кои најмногу ги погодуваат помалку развиените земји, успеавме да го задржиме местото меѓу оние земји кои имаат висока стапка на стопански растеж. Притоа значително е намален притисокот на инфлацијата и порастот на трошоците на животот. Во политиката на економска стабилизација се постигнати значајни резултати, благодарејќи на залагањето на нашите работни луѓе и на организираните акции на самоуправните општествени и државни органи. Тоа придонесе и за политичката стабилност и создаде услови за натомошен напредок на нашето самоуправно општество.

Меѓутоа, ние и натаму се соочуваме со сериозни и долгорочни проблеми на стопанската структура, со потребата од побрз растеж на продуктивноста, подобра организираност, поцелосно и поефикасно користење на капацитетите, поголема рентабилност на инвестициите и поинтензивно стопанисување воопшто. Неопходно е, исто така, да се вложуваат постојани напори заради побрзо решавање на проблемите на развојот на недоволно развиените републики и покраини. Во рамките на создавањето оптимални услови за сообразен развој на целата заедница, од нашата практика треба да се отстрануваат сите видови затворање, локализам и партикуларизам, што ги има не само во организациите на здружен труд и во општините, туку и на ниво на републиките. Поради сето тоа е потребно вистинско здружување на трудот и средствата.

Кога станува збор за текуштите стопански активности, потребно е сите видови потрошувачка, посебно општата и заедничката, да се доведат во непосредна зависност од производството и продуктив-

носта на трудот. И во системот што го изградуваме сега, врз основа на Уставот, мошне бавно се ослободивме од буџетско-административните односи, од старите методи и однесувања, од нерационалното трошење на средствата.

Исто така, мораме да им дадеме отпор на обидите, без економска и општествена оправданост да се покачуваат цените и за таа цел да се вршат политички притисоци. Зашто, сето тоа ја поттикнува инфлацијата што веќе ни нанесе доста штети. Поради тоа е неоходна порешителна општествена акција.

И овој пат сакам да истакнам дека ние не смееме да дозволиме слабеење на репродуктивната способност со стопанството. Ако истраеме во таквиот пристап, ние и од организациите на здружен труд можеме уште порешително да бараме во областа на инвестициите, распределбата на доходот, цените и друго да се однесуваат во сообразност со утврдените договори и планските задачи.

На нашите работни луѓе им се познати правците и стратегијата на стопанскиот развој. Неодамна усвоениот петодишен план ги содржи битните цели и приоритетите на развојот, како и главните определувања во економската политика. Сега е обврска на целото општество тоа да се спроведува во живот. Зашто, тоа е услов за задоволување на виталните интереси на работните луѓе и во поглед на вработувањето, наградувањето според трудот, подигањето на животниот стандард и во создавањето се подобри услови за живот и работа.

Би сакал и овој пат да предупредам на фактот дека е неопходно натамошно изградување на системот на доходовните односи во здружениот труд. Притоа посебно внимание треба да му се посветува на разработувањето таков систем за распределба на доходот и на личниот доход посебно, кој ќе биде силен стимул за што поуспешна работа на работното место, за што подобро користење на средствата за производство и за инвестиции, како и за што поинтензивно и рационално здружување на трудот и средствата. Тој стимул е битна претпоставка не само за успешно функционирање на самоуправниот систем и забрзан општествено-економски развој, туку и за добра политичка состојба во земјата.

Таквиот систем на распределба ќе биде силен и постојан поттик на продуктивноста на трудот, а таа може да се постигне само со

непосредно одлучување на работните луѓе. Поради тоа и натаму мораме да им даваме отпор како на урамниловката, така и на диспропорциите во материјалната положба и на социјалните разлики кои не се засновуваат врз таков општествено утврден стимул за работа и подобро газдување со општествените средства. Впрочем, тоа се предуслови и за унапредување на солидарноста, која исто така е неопходна во нашето општество. Исто така, без адекватна распределба не ќе можеме успешно да решаваме ни многу проблеми на личниот и на општествениот стандард - во здравството, школството, станбената изградба, детската заштита и во други области.

Другарки и другари,

Стабилноста на нашето општество единството на народите и цврстината на нашата заедница придонесуваат за постојано јакнење на меѓународната положба и на безбедноста на нашата земја. Само таква Југославија, со ангажирање на сите самоуправни субјекти, можеше да развие широка и сестрана меѓународна соработка и да биде почитувана и прифатена како значаен фактор во меѓународните односи.

Нашата политика на неврзаност е израз на историскиот континуитет на југословенската револуција и на самото битие на социјалистичката самоуправна заедница на рамноправни народи и народности. Таа политика најдобро ни гарантира стабилна меѓународна положба и улога во меѓународните односи, а со тоа придонесува и за создавање услови за брз и непрекинат општествен и економски развој. Значи, таа е значаен фактор и на нашата внатрешна стабилност и затоа ужива најширока поддршка од работните луѓе и граѓаните, од сите народи и народности на нашата земја.

Се поширокото поврзување на Југославија со светот, посебно со неврзаните земји и со другите сили на општествениот напредок, на социјализмот и мирот, е толку позначајно, бидејќи и покрај извесниот напредок во меѓународните односи, не се отстранети опасностите за независноста, суверенитетот и безбедноста на многу народи и земји. И натаму со разни средства се вршат притисоци врз одделни земји, па и врз Југославија. Ставовите што ги застапуваше нашата земја и придонесот што го даде за успешната работа на Конференцијата за европска безбедност и соработка во Хелсинки, потоа

во работата на Конференцијата на комунистичките и работничките партии од Европа во Берлин и особено на Петтата конференција на шефовите на држави или влади на неврзаните земји во Коломбо ја одразуваат засилената меѓународна улога и положбата на нашата земја.

Водејќи политика која на нашата земја и обезбеди таква положба, ние ја браниме не само својата слобода и независност, туку воедно придонесуваме за рамноправна меѓународна соработка и за зацврстување на мирот во светот. На таа линија е и нашето ангажирање во напорите за остварување нов меѓународен економски поредок, за подобрување на положбата на земјите во развој и за отстранување, на тој начин, на една од најдлабоките противречности на денешниот свет.

Со досегашната политика ние ќе продолжиме и во иднина, поддавајќи им рака за соработка на сите кои се готови да ја прифатат и поддржувајќи ги сите конструктивни иницијативи на други.

Другари и другарки,

Пред сите социјалистички сили на нашето општество и натаму стојат големи задачи кои сигурно со успех ќе ги извршиме, зашто имаме јасна слика на она кон што се стремиме и конкретна платформа на самоуправниот развој на нашата заедница. Во извршувањето на тие задачи работните луѓе, сите народи и народности на Југославија се готови уште поорганизирано да се ангажираат и тоа е гаранција за нашите успеси. Тоа е најдобар одговор за сите оние кои, под маската на лажна грижа за судбината на Југославија или на социјализмот во неа, вршат притисоци со цел да не скршнат од нашиот пат, да го попречат нашиот самоуправен развој и да ја загрозат нашата независност. Потпирајќи се врз сопствените сили, како и во сите фази на нашата револуција, нашите работни луѓе со спокојство и цврстина ја продолжуваат изградбата на социјалистичката самоуправна заедница на рамноправни народи и народности на Југославија, големо дело и сигурна гаранција за наша посреќна иднина.

Со донесувањето на Уставот на СФРЈ, одлуките на Десеттиот конгрес на Сојузот на комунистите на Југославија и системските закони е дадена јасна и целосна платформа на новата етапа на развој на нашата социјалистичка заедница врз самоуправни основи и на борбата за зацврстување на единството на работните луѓе и на народите и народностите на Југославија. Врз таа основа се разви на широк фронт интензивна активност на сите социјалистички сили на чело со Сојузот на комунистите на Југославија, за натамошен развој на самоуправните социјалистички општествено-економски односи, за непосредна социјалистичка демократија, за материјалната база на нашето општество и за животниот стандард на работните луѓе и граѓаните. Благодарејќи на тоа се постигнати мошне крупни резултати и се остваруваат длабоки општествени промени кои имаат далекосежно значење.

Улогата на работничката класа и на здружениот труд станува решавачка во сите области на општествениот живот, јакне рамноправноста на народите и народностите на Југославија, се зацврстува братството и единството и заемната солидарност и, врз таа основа политичката стабилност на нашето општество. Во општествената практика на работните луѓе и граѓаните на нашата земја начелата на Уставот на СФРЈ стануваат материјална сила и се потврдува делотворноста на политиката на Сојузот на комунистите на Југославија.

Претседателството на СФРЈ, тргнувајќи од своите уставни одговорности и од политичките потреби, одлучи со овој извештај да ги извести Собранието на СФРЈ и работните луѓе и граѓаните за постигнатите резултати, за состојбата и проблемите во општествено-економскиот и политичкиот живот и во нашата надворешна политика и да укаже на главните правци на акција во натамошниот развиток на нашата социјалистичка самоуправна заедница.

# I
# РАЗВОЈ НА ОПШТЕСТВЕНО-ЕКОНОМСКИОТ И ПОЛИТИЧКИОТ СИСТЕМ

## ОПШТЕСТВЕНО-ЕКОНОМСКИ СИСТЕМ

1. Основните карактеристики на сегашната фаза во развојот на нашиот општествено-економски систем се огледаат во остварувањето на општествено-економските и политичките услови во кои работничката класа и сите работни луѓе стварно овладуваат со целината на доходот, управуваат со трудот и доходот и стануваат решавачки фактор на општествената политика. На тој пат решавачки чекор е воспоставувањето такви доходовни односи кои условите на стекнување, распоредување и распределба на доходот во целост ги ставаат во рацете на работниците организирани во основни организации на здружен труд и како такви здружени во пошироки организации и заедници на здружен труд. Со тоа се создаваат можности за побрзо надминување на основната противречност меѓу работниците како производители на сите материјални и духовни блага и отуѓеноста од нив на средствата за производство, на условите и резултатите на нивниот труд.

Конституирање на основните организации на здружен труд и здружување на трудот и средствата во пошироки форми на здружен труд врз основите на Уставот се битни институционални претпоставки за воспоставување на основниот производствен однос врз кој се заснова нашиот систем на социјалистичкото самоуправување. Овој процес тече веќе од уставните амандмани, а многу поинтензивно од донесувањето на новите устави. Во тој период врз нови основи се конституирани најголем број основни организации на здружен труд, односно работни организации. Се интензивира активноста на работни-

ците во основните организации на здружен труд како субјекти на одлучувањето, а преку делегатскиот систем се повеќе се остварува нивното влијание врз донесувањето на одлуки и во пошироки форми здружување на трудот и средствата и во општествено-политичките заедници на сите нивоа. Силно започна процесот на афирмирање на самоуправното спогодување и општественото договарање како суштински демократски самоуправен начин на усогласување на различните интереси и донесување на одлуки.

Определени промени во условите на стопанисувањето, иако делумни, позитивно влијаеа врз положбата на организациите на здружен труд, за што зборува и новиот начин на пресметување и плаќање кој веќе донесува не само материјални, туку и пошироки општествено-економски позитивни ефекти. Суштински израз на овие позитивни движења е и се понепосредната зависност, односно условеност на доходот и на личните доходи од резултатите на трудот и управувањето со општествените средства. Врз тоа се заснова интересот, мотивираноста и стимулацијата на работниците за здружување на трудот и средствата за подобро економисување, за интегрирање на производството со прометот, науката, образованието, итн. Во организациите на здружен труд е во тек трансформацијата на службите за вршење на заеднички работи, остварувањето на самоуправната работничка контрола и заострувањето на одговорноста за извршување на работните обврски и вршењето на самоуправните функции. Социјалната политика, како интегрална компонента на општествено-економските односи, се повеќе добива изразито класен карактер и побрзо и поуспешно се решаваат социјалните проблеми. Се развива свеста за потребата од солидарност како битен елемент на самоуправните социјалистички односи и како една од основните вредности на нашето општество.

Сите овие позитивни движења почнуваат да донесуваат и први посериозни резултати во самоуправната интеграција на трудот, односно во поврзувањето на одделни области на општествениот труд врз основи на заедничките интереси и на доходната меѓузависност.

Започна процесот на пошироко самоуправно поврзување и здружување на трудот и средствата меѓу организациите на здружен труд од исти или различни области. Притоа, со самоуправните спогодби

се утврдуваат заедничките планови за развој, заедничкото финансирање и заедничките интереси во управувањето и распределбата на заеднички остварениот доход. Посебно се значајни иницијативите и акциите за здружување на трудот и средствата на производните организации на здружен труд со прометните, банкарските, финансиските и други самоуправни организации и заедници.

Во областа на материјалното производство, исто така, се пристапува кон создавање на самоуправни интересни заедници. Тие први чекори мошне се значајни како искуство за натамошно поврзување во определени области на здружениот труд.

Со афирмирање на општествениот карактер на доходот во секоја основна организација на здружен труд и во општеството во целост се развива свеста за објективната поврзаност на здружениот труд, за заедничките и трајни интереси на работниците во здружениот труд. Доколку во процесот на здружување на трудот и средствата ќе се решаваат актуелните прашања за усогласување на интересите тргнувајќи од општествениот карактер на доходот, дотолку стопанисувањето ќе биде поефикасно, а резултатите подобри. Поради тоа, беше неопходно да се утврдат и соодветни решенија за распределба на заеднички остварениот доход кои истовремено поттикнувачки ќе дејствуваат на сите учесници во неговото создавање. Поради тоа, како нов принцип за здружување на средствата и за распределба на заеднички остварениот доход - покрај досегашните форми на кредитен однос - е воведен и принципот на учество во тој доход врз основа на со Уставот утврдените критериуми и услови. Здружувањето врз овој принцип е услов за успешен стопански развој, како во поглед на темпото така и во поглед на структурата. Таквото здружување е претпоставка за вистинско усогласување на интересите и за заеднички развој на производството и прометот, како и за функционирање на финансиските институции и за развој на самоуправните социјалистички односи меѓу материјалното производство и општествените дејности.

Меѓутоа, и покрај овие позитивни движења и резултати, самоуправното организирање на здружениот труд тече релативно бавно. Станува збор за воспоставување и развој на нови, понапредни форми на социјалистички производствени односи каде што секоја импровизаторска брзоплетост може да донесе сериозни штети. Досегашните искуства

ќе помогнат здружениот труд во практиката посмело и побрзо да се реорганизира врз самоуправни основи. Релативната бавност на самоуправното реорганизирање на здружениот труд и на самоуправното управување е последица, покрај другото, и на фактот што уште недостигаат некои системски решенија и дека политичката акција и научностручното проверување на искуствата, иницијативата на работниците и општествената практика воопшто, се недоволно поврзани и усогласени, а и недоволно се работи врз тоа некои досегашни позитивни искуства и решенија пошироко да се применуваат во практиката. Има доста примери акцијата да се задржува врз формални организациони измени, без навлегување во менувањето на општествено-економските односи, а тоа само ги потхранува техно-бирократските и други отпори за самоуправно здружување на трудот и средствата.

Исто така, се уште недоволно ефикасно се сузбиваат појавите на групно-сопственичкото однесување, тенденциите за стекнување на доход без соодветен придонес на трудот, нееекономско преливање на доходот што го потхранува неговото нерационално користење и сфаќање дека и со слаба работа и стопанисување може да се дојде до доход, до монополски и други привилегии како израз на се уште ненадвладеаните технократски и бирократски монополи. Најочигледна манифестација на тоа се појавите: задржување на претприемачките методи на управување во здружениот труд; создавање - на стар начин - на пошироки производствени и економски целини со т.н. физичка интеграција која не е заснована врз заеднички интереси и врз доходна меѓузависност; непостоење на самоуправно засновани економски односи меѓу основните организации на здружен труд кои објективно технолошки и економски се упатени една на друга; при присуство на нееекономско прелевање на доходот меѓу нив; задржување на односите меѓу производството и прометот во граници на само формално модифицирани купопродажни односи; недоволна организираност на стопанството и на општествените дејности за воспоставување и развој на меѓусебни односи во услови на слободна размена на трудот, итн. Сето тоа во голема мера го формализира самоуправното одлучување.

Во одделни средини при конституирање на основните организации на здружен труд и на работните организации се појавува затворање во локални и гранковни рамки и се спречува поширока

самоуправна интеграција. Бавното развивање на доходните односи и на самоуправните врски внатре во природно меѓусебно зависните производствени целини води кон одржување на бирократско-централистичките сфаќања и кон зајакнување на автархичноста и затворање во себе, а со самото тоа и кон чести интервенции на органите на општествено-политичките заедници од општината па натаму. Овие и други слични слабости особено доаѓаат до израз кај сложените организации на здружен труд и пошироките форми на здружување на трудот и средствата. И тука многу сложени стопански целини, иако имаат својство на сложена организација на здружен труд, се задржуваат како работни организации.

Таквите и слични појави и тенденции неизбежно стануваат извор на определени колебања во работничката класа кои се изразуваат во стравот од здружување на трудот и доходот и во тенденции кон урамниловка, неекономско прелевање на доходот и централизам. А тогаш врз таа основа доаѓа до појави на неединство во работните колективи и помеѓу основните организации на здружен труд, како и до спорадични судирања меѓу работниците и работоводните органи. Иако овие појави не се позначително присутни во нашиот општествен живот, самиот факт дека сепак ги има зборува за неопходноста од постојана, а не кампањска борба на сите општествени фактори - како на самоуправните и доходните органи така и на организираните идејни, политички и научно стручни социјалистички сили - против наведените и слични назадни појави и тенденции. Со други зборови, овие појави зборуваат за тоа колку е неопходна непрекината борба за квалитетно и побрзо преструјување врз основи на Уставот и на Законот за здружениот труд, односно за воспоставување и развивање на самоуправни социјалистички производствени односи во целост на општествената репродукција како основна задача во натамошниот развој на нашиот систем на социјалистичкото самоуправување.

Остварувањето на уставната позиција на здружениот труд во целината на општествената репродукција е неодвоиво поврзан со надминувањето на сите видови отуѓеност на доходот од работникот во основните организации на здружен труд, која се јавува во сите сфери, а посебно во прометот, банкарството, финансиските и други организации. Ликвидацијата на државниот капитал и на анонимниот банкарски

капитал, како и надминувањето на монополската положба на трговијата, посебно на надворешната и велетрговијата, се процеси кои се започнати и кои со новите системски закони треба да добијат целосно нормативно решение.

Вкупните општествено-економски и политички промени го зафатија и селото. Напоредно со натамошниот, уште побрз развој на општествениот сектор на земјоделството и агроиндустрискиот комплекс во целост, во тек е процесот на развој на земјоделството на индивидуалните стопанства преку здружување на трудот и средствата со општествениот сектор, низ задруги и други видови меѓусебно здружување.

Зружувањето на трудот и средствата на индивидуалните земјоделски производители е израз на континуитетот на нашата политика на социјалистичко преобразување на земјоделството. Таа се заснова врз принципите на целосна доброволност, рамноправност и материјална заинтересираност на сите учесници. Со самоуправно здружување на трудот и средствата на земјоделците меѓу себе и со општествениот сектор врз основи на модерната и високопроизводната технологија се остварува зголемување на производството, производноста и доходот. Врз таа основа земјоделците го зголемуваат и својот стандард и ја зајакнуваат социјалната сигурност и се поврзуваат во системот на здружениот труд. На тој начин земјоделците - врз основа на својот труд, степенот на здруженост на трудот и средствата и својот придонес за остварување и зголемување на доходот - имаат општествено-економска положба и права, обврски и одговорности како и работниците во организациите на здружен труд. По овој пат се остварува социјалистичко преобразување на земјоделството.

Па сепак, овој процес на здружување се развива бавно. Барањата на земјоделците во некои средини за здружување се поголеми од можностите на организациите на здружен труд да ги прифатат и од интензитетот на создавањето нови форми на организирање и здружување во земјоделството. Се уште има и сфаќања дека социјалистичкото преобразување на селото може да се изврши без здружување на индивидуалните земјоделци. Овие процеси ги придружуваат и извесни тешкотии поради нестабилните услови за пласман и за стекнување на доходот, како последица на неповрзаноста на производството и трговијата врз потрајни основи и врз меѓусебно уважување на интересите. Не се

обезбедени ни другите претпоставки неопходни за побрз развој на здружувањето /неповрзаност на агроиндустрискиот комплекс, недостиг на планови за производство, на стручни и други подготовки на арондација и комасација, на кадри и стручни служби, итн./ а уште не се разјаснети ни некои системски прашања ниту се отстранети некои административни пречки. Меѓутоа, треба да се каже дека ни организираните општествени сили доволно не се заложија за остварување на овие можности што веќе ги дава достигнатиот степен на развој на земјоделството и готовноста на земјоделците за здружување.

Неопходно е поради тоа уште поенергично да се обезбедуваат сите потребни услови и побрзо да се отстрануваат пречките кои стојат на патот на поефикасното здружување на трудот и средствата на земјоделците со општествениот сектор и меѓусебно. Во тоа мошне важна интензивна акција и помош на организираните општествени сили, особено во врска со остварувањето на одредбите на Законот за здружениот труд. Мора да се има на ум дека тоа е долгорочен процес, зависен и условен од општиот материјален и општествен развој не само на земјоделството и селото, туку и на општеството во целост. Исто така, успешниот развој на самоуправните општествено-економски односи на село битно влијае врз натамошното унапредување на вкупните општествено-економски односи.

Со новите системски рашенија работничката класа добива значајни инструменти за натамошно општествено менување на својата положба во управувањето со општествената репродукција и со општествените односи воопшто. Со Законот за основите на системот на општественото планирање и за општествениот план на Југославија се дадени нормативните основи планирањето да биде непосредна функција на работниците и ефикасно средство на нивното самоуправно уредување на меѓусебните доходни односи и врз тоа заснованите програми за развој на здружениот труд и на општеството во целост. Во постапката за донесување на Среднорочниот план за периодот од 1976 до 1980 година имаше стремеж- според реалните услови и степенот на организираноста - во што е можно поголема мера да дојдат до израз новите карактеристики на самоуправното планирање. Со овој план и во него утврдените правци и критериуми на развојната политика, како и со основните определувања за решенија во стопанскиот систем, во голема

мера се отстранети пречките кои што го отежнуваат процесот на здружување на трудот и средствата и е поттиканата работата на уставната трансформација на стопанството и општеството.

Со донесување на Општествениот план на Југославија е извршен само дел од општествено значајната работа. Претстојат бројни задачи врзани за општествените договори и за донесувањето на поголем број самоуправни спогодби со кои треба да се насочуваат програмите за развој и општествената репродукција во договорените правци на развој.

Од исклучително значење за развој на новиот систем на проширената репродукција ќе биде усвојувањето на Законот за здружениот труд, како и на други поважни закони од обласга на општествено-економскиот систем: за банкарскиот и кредитниот систем, за девизниот и надворешнотрговскиот режим, за системот и општествената контрола на цените, итн. И тука е неопходно натамошно интензивирање на општествената акција без која ниту едно нормативно решение не може да ги произведе очекуваните ефекти.

Новите општествено-економски односи не можат успешно и во целост да се развиваат се додека не се елиминираат сите канали преку кои вишокот на трудот се отуѓува од контролата на работниците. Во тој поглед сега е мошне значајно основните организации на здружен труд до крај и доследно да го остварат своето право слободно и самостојно да располагаат и управуваат со доходот. Тоа бара што побрзо и поконкретно развивање на формите и механизмите на непосредно управување на работниците со тековниот и минатиот труд, почнувајќи од основната организација па преку поширокиот форми на здружување на трудот и средствата.

Посебно значење за нашиот натамошен самоуправен социјалистички развој има меѓусебното поврзување на основните организации на здружен труд и регулирањето на нивните економски односи. Поради тоа, во практиката ќе биде потребно конкретно и интензивно да се изградуваат соодветни форми на односи во процесот на здружување на трудот и доходот, како и во учеството на одделни основни организации на здружен труд во распоредувањето и распределбата на заеднички здобиениот доход. Во тој склоп е потребно - покрај другите видови на рационално самоуправно здружување - да се поддржува и

забрзува веќе изразената ориентација на самоуправното интересно организирање на материјалното производство и на другите општествени дејности како форма на нивно поврзување.

Наведените проблеми и тешкотии во остварувањето на уставните начела и на односите во здружениот труд бараат уште повеќе да се интензивира организираната општествена акција за натамошно доследно, систематско и континуирано изградување на социјалитичките самоуправни општествено-економски односи. Притоа, мора да се има предвид сета сложеност и специфичност на условите на секоја средина и на одделни области и делови на здружениот труд. Крупни обврски и одговорности во врска со тоа имаат и органите на општествено-политичките заедници, сите организирани социјалистички сили и научните и стручните институции и организации, за да може на работните луѓе во здружениот труд да им се обезбеди соодветна политичка поддршка и стручна и друга потребна помош во совладувањето на објективните тешкотии, отпори и пречки при остварувањето на оваа сложена и мошне значајна општествена задача.

2. Достигнатото ниво на самоуправни односи и на материјален напредок овозможува да се остваруваат порадикални промени и во сферата на општествените дејности.

Напоредно со отворениот процес на суштински промени на односите во материјалното производство се направени и првите чекори кон самоуправно трансформирање на општествените дејности. Основи за таквите промени се дадени со новите уставни форми на доходните односи меѓу материјалното производство и општествените дејности во системот на слободна размена на трудот, како и со новите форми на самоуправно поврзување на организациите на здружен труд во материјалното производство во рамките на самоуправните интересни заедници. Тие нови односи од една страна обезбедуваат контрола на работниците од материјалното производство врз користењето на доходот што тие го создаваат за потребите на трудот и развојот на општествените дејности. Од друга страна, тие односи им осигуруваат на работниците во општествените дејности рамноправно со работниците во материјалното производство да стекнуваат доход врз основите на резултатите од трудот. Со тоа се воспоставуваат општествено-економски и материјални услови за целосна самоуправна реконструкција на оние

општествени дејности кои традиционално биле дел на државниот систем, како и за сестран развој на слободно социјалистичко интелектуално, научно и културно творештво.

Напоредно со тоа почна да зајакнува свеста дека со тоа вршиме длабоки историски промени во поглед на општествената положба на творечкиот интелектуален труд и дека врз таа основа се повеќе се чувствува потреба од натамошен развој на организационите форми на самоуправните односи, како во рамките на општествените дејности, така и во однос спрема корисниците на нивните услуги, што најде израз во создавањето на самоуправни интересни заедници.

Може да се каже дека е во тек мошне значајна акција за изградба на поразвиени самоуправни односи и за натамошен развој и во оваа област на здружениот труд.

Работниците од материјалното производство и другите корисници на услуги и работните луѓе во општествените дејности - во непосредни односи или во рамките на самоуправните интересни заедници - почнуваат да ги решаваат суштинските прашања на слободната размена на трудот, да стекнуваат неопходни искуства и да влијаат врз тековите на трудот и развојот на овие дејности.

Овој процес го придружуваат и определени објективни ограничувања и субјективни слабости. Тоа се изразува во бавниот развој на новите форми на самоуправни односи во рамките на општествените дејности и во нивното самоуправно поврзување со материјалното производство. Бавно се изградуваат нови форми на самоуправни односи во системот на слободната размена на трудот, што е последица од недоволно искуство и други тешкотии, но е и резултат од притисокот на старите односи и сфаќања. Овие дејности уште не станаа составни делови на здружениот труд во кои - во согласност со веќе обезбедените услови и реалните потреби - ефикасно се придонесува за поинтензивно стопанисување, а пред се за оспособување на работните луѓе да постигнуваат значително повисока производност, подобри резултати и поголем доход.

Во рамките на самоуправните интересни заедници и во напосредните односи на овие дејности со материјалното производство не се остварува вистинско и целосно влијание и одлучување на корисниците на услугите, па ни на оние кои ги даваат тие услуги, особено

во изградувањето на развојната политика и во поглед на влијанието врз квалитетот, видот и обемот на услугите и врз другите фактори на ефикасно работење. Уште дејствува автоматизам во финансирањето и врз таа основа постојаната тенденција со притисок врз државните органи да се зголемуваат всушност даночните средства за овие дејности, недоволно зависно од можностите и придонесите за зголемување на доходот на организациите на здружен труд во материјалното производство. Се одржуваат, всушност, старите односи кои ги карактеризираат појави на администрирање, а не ретко и технократизам. Често во процесот на одлучување административните служби имаат поголемо влијание од самоуправните органи и телата на самоуправните интересни заедници. Освен тоа, собранијата на самоуправните интересни заедници се уште се повеќе парламенти кои имаат тенденција да одлучуваат како еднодомно собрание, наместо да бидат форма на рамноправно договарање меѓу делегациите на оние што ги користат и плаќаат услугите и оние што ги даваат тие услуги. Досегашната практика укажува и на фактот дека поради такви и слични причини, а и поради неадекватно подготвени материјали и предлози за кои треба да се одлучува, делегатите се недоволно активни.

Заостанувањето во развојот на самоуправните општествено- економски односи во рамките на самоуправното интересно организирање и во овие дејности има за последица изработката на развојните планови недоволно да се заснова врз основите на новиот систем на самоуправно планирање; расположивите општествени средства и потенцијали да не се користат во граници на оптималните можности; да продолжува репродуцирањето на определени видови кадри над можностите за нивното вработување во соодветни дејности и нерамномерно да се распоредени и концентрирани; обемот, квалитетот и ефикасноста на трудот и односот спрема корисниците на услугите во доста случаи да заостанува во однос на постојните можности и реалните потреби на корисниците, со стремеж едновремено да се задржи административно-буџетскиот начин на посредување во стекнувањето на доходот.

Неопходно е трајно да се поддржува ориентацијата и да се придонесува за создавањето услови и претпоставки со кои се обезбедува работните луѓе и граѓаните - првенствено во основните

организации на здружен труд, во месните и самоуправните интересни заедници - непосредно, творечки и одговорно да изградуваат и остваруваат нови самоуправни односи во натамошниот развој на овие дејности како мошне значајни основи на напредокот на општеството во целост.

Мошне е битно да се забрза изградбата и да се пристапи кон остварување на соодветно законодавство, на самоуправни норми и односи на самоуправно поврзување, на рамноправно учество и заемно влијание, што според Уставот, е одговорност на социјалистичките републики и социјалистичките автономни покраини. Исто така, мошне е важно вистинското рамноправно одлучување низ заемна самоуправна спогодба на давателите и на корисниците на услуги, а пред се на работните луѓе од материјалното производство, особено во поглед на заедничкото утврдување на планско- програмската насоченост на квалитетот, на видовите и обемот на услугите, како и утврдување и наменска употреба на дел од доходот издвоен за заеднички потреби.

Едно од битните прашања е и создавањето на услови за воспоставување доходни односи во организациите на здружен труд во општествените дејности, за да можат работните луѓе во нив преку слободна размена на трудот да остварат еднаква општествено-економска положба, како и работниците во другите организации на здружен труд. Тоа бара да се согледаат и разработат низа значајни прашања за стекнувањето и распределбата на доходот во областа на општествените дејности /цената на услугите, проблемот на проширената репродукција, итн./ и нивното самоуправно вклучување во единствениот систем на општествената репродукција.

Развивањето на односите на слободна размена на трудот и на самоуправните интересни заедници и создавањето на определени форми на [illegible] поврзување на сите нивоа е основна насока на тековната активност во оваа област која треба натаму да се интензивира.

## ОПШТЕСТВЕНО-ПОЛИТИЧКИ СИСТЕМ

1. Воспоставување на односите во Федерацијата врз основите на Уставот на СФРЈ - со кои понатаму се развива и обогатува рамноправноста на народите и народностите и на републиките и на автономните покраини - има историско значење и претставува основа за натамошно јакнење на братството и единството, на солидарноста и на зацврстувањето на југословенската социјалистичка самоуправна заедница. Непосредното управување и располагање со доходот од страна на самоуправно здружените работници и работни луѓе ја сочинува материјалната основа на рамноправноста на народите и народностите во нашата земја. Врз таа основа доследно е спроведено начелото републиките и автономните покраини, во согласност со единствениот систем на социјалистичкото самоуправување и во рамките на уставните решенија, самостојно да ги уредуваат своите внатрешни односи и да одлучуваат за заедничките работи и интереси во Федерацијата. Со тоа е потврдена правилноста на нашата национална политика, а кај работните луѓе силно е зајакнато чувството за национална слобода, самоуправна самостојност, рамноправност и безбедност, што битно го стеснува просторот и можноста за пробивање на тенденциите на буржуаскиот и бирократскиот национализам и сепаратизам. Развојот и јакнењето на класната суштина на самоуправувањето во секоја република и покраина и остварувањето на рамноправни односи во Федерацијата е основа на кохезијата и на цврстината на нашата социјалистичка заедница.

Промените во структура и во начинот на работата на органите на Федерацијата и делегатскиот принцип на одлучување за заедничките интереси, што се остварува низ разновидни форми на соработка и договарање на републиките и покраините, придонесе за поефикасно решавање на прашањата од заеднички интерес и за

зголемување на нивната одговорност за спроведување на донесените одлуки и за општиот развој на земјата. Начинот на донесување на низа значајни сојузни закони, потоа на резолуцијата за економскиот и социјалниот развој, на долгорочниот и среднорочниот план за развој на земјата, на општествените договори и други мерки, како и демократското усогласување на различните интереси пред целата јавност, најдобро ја потврдува демократичноста и ефикасноста на делегатскиот принцип на одлучување во Федерацијата. Новите односи и новиот начин на одлучување во Федерацијата значително придонесоа со соработка и со договарање на републиките и на покраините успешно да се решаваат отворените проблеми кои во поранешниот период често беа причина за несогласиците и израз на нестабилноста во општествените односи. Потврда за стабилноста и виталноста на нашиот самоуправен социјалистички систем е и фактот што во изминатиот период не дојде до ситуација на Претседателството на СФРЈ да му биде упатен предлог за донесување закон за привремени мерки поради несогласности на републиките и покраините иако се решавани обемни и сложени задачи. Остварувањето на делегатските односи, чиј специфичен вид се и делегациите во Соборот на републиките и покраините, е услов и претпоставка во изградбата на заедничката политика на нашиот општествен и економски развој да се изразат автентичните класни и национални интереси на народите и народностите. За ефикасно решавање на прашањата од заеднички интерес во Федерацијата во голема мера придонесоа со својата работа Сојузниот извршен совет и неговите меѓурепублички комитети.

Во остварувањето на одредбите од Уставот на СФРЈ и на одлуките од Десеттиот конгрес на СКЈ, што се однесуваат на развојот на општествено-економскиот и политичкиот систем, Претседателството на СФРЈ, во согласност со своите функции, ја развиваше практиката на постојано договарање и соработка со претседателствата на социјалистичките републики и на социјалистичките автономни покраини за битните прашања од општ интерес и заедничка одговорност за развој на општествената заедница. Тоа обезбедуваше неопходна политичка координација заради што поуспешно и поефикасно функциоанирање на државните органи и организации во Федерацијата, а посебно со својата активност во сојузните совети придонесуваше за усогласување на општествено-економскиот и политичкиот систем со Уставот.

Новиот начин на одлучување во Федерацијата ги потврди своите предности и треба понатаму да се развива, надминувајќи истовремено некои пројавени слабости. Досегашната практика покажува дека за успешно договарање и усогласување на ставовите на републиките и на покраините е неопходно поголемо познавање и уважување на актуелните проблеми и интереси на секоја република и покраина и на интересите на југословенската социјалистичка заедница како целина. Треба и понатаму да се унапредуваат односите во Федерацијата и формите на меѓусебна соработка и ефикасноста на договарањето и спогодувањето на републиките и покраините за заедничките интереси во Федерацијата, како и подоследно да се спроведува договорената политика. При донесувањето на одлуки во органите на Федерацијата и при нивното спроведување треба да се бориме како против сите форми на партикуларизам, егоизам и тесноградa интерпретација на заедничките интереси така и против појавите и тенденциите на бирократскиот и унитаристичкиот централизам и хегемонизам и да се залагаме за сестрано јакнење на нашето социјалистичко заедништво врз принципите на рамноправноста и заемната солидарност на народите и народностите на републиките и на покраините.

2. Воведувањето на делегатски принцип во сите области на општественото одлучување претставува една од најкрупните промени во нашиот политички систем. Делегатскиот принцип стана основа за конституирање и функционирање на собраниското систем и на сите самоуправни и политички институции за управување со општествените работи, што придонесе за натамошен мошне силен развој на социјалистичката самоуправна демократија. Досегашното функционирање и остварување на делегатскиот систем покажува дека со неговото воведување уште повеќе е отворен и поттикнат процесот на широко вклучување на работничката класа, на работните луѓе и на граѓаните во решавањето на општествените прашања. Во делегациите денес дејствуваат околу 2 милиони членови, од кои половината се од непосредното производство. Тие се само спојници во процесот на непосредното одлучување на работните луѓе и граѓаните во мошне широката база што ја прават основните самоуправни организации и заедници.

Иако во досегашната делегатска активност се пројавени определени слабости, делегатскиот систем потврдува дека располага со

доволна внатрешна сила за својот натамошен развој. Воспоставувањето и одржувањето на постојани врски на делегациите и на делегатите со самоуправната база е основна претпоставка за учествувањето на работните луѓе во процесот на одлучувањето за сите општествени работи. Затоа подобрата и посодржајната работа на делегациите и на делегатите не е обично организационо, туку крупно политичко прашање за функционирање на нашиот самоуправен систем. Меѓу собранијата и другите органи, организации, и заедници и нивната самоуправна база треба да се воспостават и развијат многу поцврсти, понепосредни, подинамични и повеќенасочни врски и форми на соработка и на заемно влијание. Информираноста на делегациите и на делегатите за интересите на работните луѓе на средината во која се избирани, нивното оспособување за автентично изразување на тие интереси и постојаната известеност за вкупните движења во општествено-политичките заедници и во општеството како целина е битен услов за успешно вршење на делегатската функција и за усогласување на посебните интереси со пошироките општествени интереси и потреби.

Натамошниот развој на делегатскиот систем зависи пред се од ангажирањето на Сојузот на комунистите и на другите организирани социјалистички сили здружени во Социјалистичкиот сојуз на работниот народ, кои имаат уставна улога и одговорност во рамките на делегатскиот систем, како негов битен и составен дел, да обезбедуваат влијание врз општата политичка ориентација на работните луѓе и на граѓаните во процесот на одлучувањето за општествените работи и врз содржината на тоа одлучување. Низ делегатскиот систем, особено додека е уште недоволно развиен, можат да се пројавуваат разни партикуларистички, локалистички и други негативни тенденции, па и обиди на негова злоупотреба од страна на антисоцијалистичките и антисамоуправните сили. Општествено политичките организации, посебно Социјалистичкиот сојуз и Сојузот на синдикатите, во поголема мера и поорганизирано би требало да обезбедат свое присуство и ангажираност во делегатскиот систем и во тој систем да изградат соодветна метода на својата работа, влијание и акција. Организираните социјалистички сили, само како составен дел на општествено-политичкиот систем, а не како сила во него, можат успешно да ја остваруваат својата водечка идејна и политичка улога во системот на власта на работничката класа и заедно со

работните луѓе во самоуправните организации и заедници да влијаат врз решавањето на нивните секојдневни конкретни проблеми.

Заради што понепосредно учество на работните луѓе во процесот на политичкото одлучување е потребно да се унапредува работата на делегациите во основните самоуправни организации и заедници, а со самоуправни акти да се разработи и регулира содржината и начинот на нивната работа. Иствремено, врз основите на Законот за здружениот труд треба да се изградува делегатскиот принцип на одлучување во самите основни самоуправни организации и заедници и во разните форми на нивното здружување. Делегатскиот систем, како и целокупниот механизам на политичката власт и на управувањето во здружениот труд, во уште поголема мера треба да биде во функција на доходните општествено- економски односи, што бара определени промени во начинот на работата на целокупната општествено-политичка структура и нејзино најшироко отворање и проникнување со здружениот труд. Треба да се градат такви форми и методи на работа на собранијата на општествено-политичките заедници, на органите на државната управа и на другите институции на политичкиот систем кои ќе обезбедуваат поголемо влијание на здружениот труд врз политичкото одлучување.

По завршувањето на работата врз битните закони од областа на општествено-економскиот систем, една од главните задачи треба да биде работата на натамошната изградба на системот на непосредна социјалистичка самоуправна демократија, чија основа мора да биде положбата и интересот на работните луѓе во самоуправно здружениот труд. Во системот на социјалистичката самоуправна демократија, посебно во рамките на основните самоуправни институции, треба да се создаваат што пошироки можности за творечка борба на мислење и општествена критика, изградувајќи такви организациони форми кои ќе обезбедат што понепосредно учество на најшироките маси во утврдувањето и реализирањето на општествената политика. Законот за здружениот труд и другите системски закони ќе имаат мошне силно влијание врз натамошниот развој на системот на социјалистичката самоуправна демократија.

3. Месната заедница стана битна компонента на самоуправната организација на општеството и конститутивен елемент на

собранискиот систем. Развивањето на ваквата улога на месната заедница првенствено зависи од функционирањето на делегатскиот систем и од влијанието на работните луѓе и граѓаните во месната заедница врз решавањето на прашањата од заеднички интерес. Со самоуправно спогодување и со соработка на месните заедници, на организациите на здружен труд и на самоуправните интересни заедници треба да се решаваат прашањата за финансирање на определени заеднички потреби на работните луѓе и на граѓаните во месната заедница со здружување на нивните средства, со самопридонес на граѓаните и со средства од буџетите на општините. Затоа треба да се развива улогата на месната заедница и во системот на планирањето на заедничките потреби на граѓаните и на работните луѓе. Посебно е значајна работата на месните заедници на село, бидејќи тоа е еден од видовите на политичкиот живот на селото, кој овозможува земјоделците самоуправно да го решаваат задоволувањето на заедничките потреби и да влијаат врз одлучувањето во собранијата на општествено-политичките заедници.

4. Со конституирање на собранијата на општествено-политичките заедници врз делегатски принцип се направени суштински промени во нивниот карактер, во начинот на работата и во одлучувањето. Иако делегатските односи во системот на политичкото одлучување уште во целина не се изградени, работните луѓе се повеќе и понепосредно се вклучуваат во процесот на донесување собраниски одлуки, а собранијата понепосредно се поврзуваат со самоуправните и со други општествено-политички органи и организации.

Надминувајќи го парламентарно-претставничкиот карактер, собранијата во уште поголема мера треба да станат работни тела и пошироко да се отворат кон понепосредното влијание на својата делегатска самоуправна база. Затоа тежиштето на работата врз натамошното унапредување на собранискиот систем треба да биде доследното остварување на функцијата на делегацијата во секоја самоуправна организација и заедница. Од работата на делегацијата и од нејзината животна сила зависи целокупниот механизам на собранискотo одлучување и содржината на одлуките на сите собранија на општествено-политичките заедници.

Влијанието на општествено-политичките организации, здружени во Социјалистичкиот сојуз, како општополитичка основа за

во нашето самоуправно општество, треба повеќе отколку до сега да доаѓа до израз во собранискиот систем на сите нивоа на одлучување. Тие треба да имаат поголема улога во организирањето на самоуправната база заради утврдување на ставовите на делегациите и на насоките за работа на делегатите во собранијата на општествено политичките заедници.

Посебна е одговорноста на општествено-политичките организации за работата и одлучувањето на општествено-политичките собори во собранијата на општествено-политичките заедници. Овие собори - кои би требало да имаат значајна улога во надминувањето на противречностите и судирите на интересите во процесот на изградувањето на политиката и во донесувањето на собраниските одлуки - покажаа определени слабости во досегашната работа. Делегатите во овие собори треба да придонесуваат за поцелосно согледување на одделни прашања, за совладување на тенденциите на еднострано́ст и стихијност во делегатскиот и собранискиот систем, да придонесуваат за стабилноста и ефикасноста на овој систем. Заради успешно остварување на функциите на општествено-политичките собори, е неопходно општествено-политичките организации да го разработат системот на меѓусебни односи во процесот на утврдувањето на единствените ставови за нивните делегати во собранијата на општествено-политичките заедници да можат да дејствуваат како единствен кохезионен фактор на социјалистичките сили поаѓајќи од ставовите до кои се дошло заеднички во рамките на Социјалистичкиот сојуз.

Во натамошниот развој на собранискиот систем посебно внимание треба да им се посвети на соборите на здружениот труд за да можат тие успешно да ја остваруваат својата функција на изразување на интересите на здружениот труд и на неговото влијание врз целиот систем на собраниското одлучување Соборите на здружениот труд треба да имаат значајна улога во изградувањето на вкупната политика во собранијата на општествено-политичките заедници, особено при донесувањето на одлуки за издвојување на дел од доходот за заеднички и општи општествени потреби, со што се обезбедува работниците во основните организации на здружен труд да имаат можност, преку своите делегации и делегати, порешително да влијаат врз нивното користење.

Уште не е реализирана во целина уставната обврска собранијата на самоуправните интересни заедници да одлучуваат, за

определени области на општествените дејности за определени прашања од тие области, рамноправно со надлежните собори на собранијата на општествено-политичките заедници. Бидејќи станува збор за дејности од посебен општествен интерес, за чиј развој е заинтересирано целото општество /област на образованието, здравството, социјалната политика, науката, културата/, потребно е подоследно да се реализира оваа уставна функција како на собранијата на општествено-политичките заедници така и на собранијата на самоуправните интересни заедници, што е од значење и за функционирањето на собранискиот систем во целина.

Собранијата на општествено-политичките заедници би требало во поголема мера да ја остваруваат својата уставна функција на грижа за спроведување на утврдената политика на донесените прописи и, во врска со тоа, да ги утврдуваат обврските на соодветните органи и организации. Делегациите и делегатите можат во полна мера да ја остваруваат својата функција не само со своето влијание во процесот на одлучувањето, туку и со својата одговорност за нивното спроведување во практиката.

5. Се уште не и се посветува доволно внимание на изградбата на системот на државната управа и на унапредувањето на нејзината работа. Државната управа не се приспособуваше доволно кон потребите на општеството и кон изменетите општествено-економски односи, што неповолно влијаеше врз ефикасноста во остварувањето на нејзините функции. Утврдувајќи ги заедничките основи од значење за положбата, улогата и одговорноста на органите на државната управа во земја, државната управа треба повеќе да се приспособи кон новите задачи и да се направи поефикасна, посамостојна и директно одговорна /заедно со правосудството, со органите за гонење, со обвинителството и со другите надлежни органи/ за спроведување на политиката и извршување на прописите, и за остварување и заштита на законитоста и за состојбата во областите во кои дејствува.

Исклучително значење за остварување на контролно-надзорната функција на државната управа во самоуправното општество има работата на инспекциските служби. Тие треба да се развиваат како инструмент на политичката власт за контрола на законитоста и за борба против разновидни деформации. Поради тоа инспекциите треба кадровски

и технички уште повеќе да се оспособат оперативно и секојдневно да дејствуваат, а инспекторите да се заштитат од разни влијанија и притисоци, а нивната лична одговорност уште поостро да се поврзе со состојбата во одделни области. Даночните органи треба да се оспособат за поефикасно и поажурно извршување на нивните задачи. Ефикасното и одговорното остварување на задачите на овие органи утврдени со закон треба да биде постојана грижа на општествено- политичките организации.

Државната управа е потребно да се отвори и спрема другите општествени структури. Треба да се обезбеди постојана соработка на органите на државната управа со општествено-политичките организации, со организациите на здружен труд и со самоуправните интересни заедници. Треба да се овозможи учество на општествено-политичките организации во работата на државната управа /со општествена контрола на работата на државната управа и со покренување прашања за нејзината одговорност за остварување на утврдените функции и задачи/ со установување на систем на општествени совети и други општествени тела при собранијата на општествено-политичките заедници и при нивните извршни совети, како и при определени органи на управата /на пример при даночните органи/.

Треба и натаму да се развива и унапредува работата на органите и организациите кои, во единствениот систем на општествената евиденција, собираат и обработуваат податоци, заради опфаќање со таа евиденција на сите корисници на општествени средства. Во врска со тоа е потребно општествената евиденција и информативно-аналитичките материјали во значително поголема мера да им се направат достапни на сите корисници на општествени средства. Службата на општественото книговодство, покрај контролата на исправноста на податоците за располагањето со општествените средства, уште повеќе треба да се ориентира кон контрола на извршувањето на обврските на организациите на здружен труд и на другите самоуправни организации и заедници и на општествено-политичките заедници.

6. Со Уставот е утврдена положбата на работниот човек и на граѓанинот во остварувањето на неговите права и должности, а со тоа и обврските на органите на управата, на правосудството, на самоуправните, комуналните и други органи и организации кои што вршат

соодветни работи и кои одлучуваат за прашања од битно значење за нивниот секојдневен живот. Меѓутоа, работниот човек и граѓанинот има тешкотии во остварувањето на тие свои права, што е последица на објективни тешкотии и на материјални можности на општеството, но и на слабости во работата на овие органи и организации, на нивната неадекватна организираност и кадровска оспособеност, на остатоците од бирократските и технократските односи, а тоа мошне негативно влијае врз остварувањето на правата и врз задоволувањето на потребите што непосредно завлегуваат во конкретните животни интереси на работниот човек и на граѓанинот.

Во нашето општество во кое работниот човек и граѓанинот има активна улога, што се остварува во меѓусебната поврзаност и условеност на правата и должностите, е неопходна натамошна активност на сите организирани социјалистички сили и врз развивањето на свеста и потребата за одговорно вршење на должноста на работните луѓе и на граѓаните спрема општествената заедница.

7. Тргнувајќи од потребата за политичка координација на органите и организациите на Федерацијата /Собранието на СФРЈ, Претседателството на СФРЈ, Сојузниот извршен совет, Сојузот на комунистите, Социјалистичкиот сојуз на работниот народ на Југославија и Сојузот на синдикатите/ како и на соодветните органи на републиките и на автономните покраини, кои имаат посебна уставна улога и одговорност во остварувањето на начелата од Уставот на СФРЈ, со закон се установени сојузни совети за прашањата на општественото уредување, за стопанскиот развој и за економската политика, за заштита на уставниот поредок и за меѓународните односи. Досегашната работа на овие совети ја потврдува политичката оправданост на постоењето на вакви политичко-координативни тела во Федерацијата. Во натамошната работа на овие совети треба да се оствари уште поефикасна политичка координација на надлежните органи на Федерацијата, на републиките и на автономните покраини и на телата на општествено-политичките организации во заземањето ставови од посебно политичко значење за развојот на социјалистичките самоуправни односи, не намалувајќи ја притоа уставната положба и одговорноста на секој од тие органи поединачно. Заради тоа треба да се разгледаат и формите во кои овие совети уште посилно ќе се интегрираат во делегатскиот систем на собранијата.

8. Уставните судови во досегашниот период имаа значајна улога во остварувањето и заштитата на уставноста и законитоста. Со своите одлуки и со вкупната работа тие значително придонесоа за поправилно сфаќање, подоследна примена и зацврстување на уставните начела и норми, особено на подрачјето на автономната дејност на организациите на здружен труд. Тие ги следеа појавите од интерес за остварување на уставноста и законитоста и за нив ги известуваа собранијата на соодветните општествено-политички заедници.

Потребно е понатаму да се интензивира активноста на уставното судство. Иницијатори за поведување уставно-судски постапки за заштита на уставноста и законитоста претежно беа работните луѓе и граѓаните или организациите на здружен труд, додека другите општествени фактори кои, според Уставот, се задолжени и овластени да иницираат такви постапки, мошне ретко се ангажираа, што негативно се одрази врз широчината на активноста за заштита на уставноста и законитоста. Некои функции на следење на појавите од интерес за остварување на уставноста и законитоста, како и укажувањето на кршење на Уставот со донесување на прописи, се уште не се развиени во доволна мера. Поради тоа правецот на акцијата мора да го опфати и развивањето на овие функции, да доведе до промена на односите на другите органи спрема уставните судови и до поголемо општествено внимание и грижа за нивната работа.

9. Уставните промени имаа длабок одраз врз улогата и организацијата на правосудните органи /судовите и јавните обвинителства/. Се развива процесот на поопштествување на судската функција, со што се обезбедува поефикасно влијание на работничката класа и на сите работни луѓе и во областа на правосудството, што се изразува во основањето судови на здружен труд и на други форми на самоуправни судови /избрани судови, арбитражи, мировни совети/. Значајни измени се извршени и во разграничувањето на надлежностите на Федерацијата и на републиките, односно на автономните покраини, во поглед на уредувањето на односите во областа на правосудството. Во изминатите две години, од донесувањето на новите устави правосудството во нашата земја се наоѓа во процес на организационо и функционално приспособување кон новите односи. Тој процес, кој нужно е подолго-

траен, успешно се спроведува во согласност со условите и специфичностите на одделни општествено-политички заедници.

Имајќи ги предвид улогата и значењето на правосудните органи во заштитата на основните вредности на нашето самоуправно социјалистичко општество, неопходни се постојани и систематски мерки овие органи организационо, кадровски и материјално-технички да се оспособуваат за поефикасно извршување на задачите што им ги доверило општеството. Овде се постигнати определени резултати, но во тој поглед се потребни натамошни напори на сите општествено-политички заедници.

10. Со воведувањето во нашиот општествено-политички систем на нови форми на заштита на самоуправувањето, на самоуправните права на работните луѓе и на општествената сопственост /самоуправна работничка контрола, судови на здружен труд, општествен правобранител на самоуправувањето и други форми на општествена заштита/, направен е квалитативно нов чекор во поопштествувањето на функциите на заштитата и контролата во нашето општество.

Самоуправната работничка контрола, која штотуку се втемелува во нашиот самоуправен систем, ги постигна првите резултати и искуства во работата. Слабостите се во тоа што работничката контрола често се сведува на кампањска и општа политичка контрола, а не станала доволно редовна самоуправна функција на самите работници кои во органите на работничката контрола ќе видат средство и форма на својата сопствена акција заради утврдување на одговорноста на секој и на сите за кој и да е вид на растројување на самоуправните односи и загрозување на општествената сопственост. Затоа е потребно во самоуправните организации и заедници да се создаваат условиоваа контрола да се остварува како функција и обврска на сите работници.

Досегашната работа на општествените правобранители на самоуправувањето и на судовите на здружен труд покажува дека овие нови уставни институции за кои уште не се создадени сите неопходни услови за функционирање, се повеќе се афирмираат како важен инструмент во решавањето на тешкотиите и на противречностите во самоуправниот развој и во заштитата на самоуправувањето и на општествената сопственост. Меѓутоа, бавно се изградува механизмот на општествениот правобранител на самоуправувањето и на судовите на

здружен труд, без што не е можно во целина да се реализираат ни другите односи во здружениот труд. Затоа приоритетна задача е општествениот правобранител на самоуправувањето да се конституира и оспособи за ефикасно дејствување на сите нивоа и да се обезбеди функционирање и развој на судовите на здружен труд.

Тежиштето на активноста врз развојот на општествената самозаштита во областа на здружениот труд треба да биде во основните организации на здружен труд, кои мораат постојано да се оспособуваат со сопствени активности да обезбедуваат заштита на самоуправните права на работните луѓе и на општествената сопственост. Тоа треба да се остварува првенствено со постојано развивање на демократските самоуправни социјалистички односи во кои ќе јакне свеста на работните луѓе за нивните права, но и за обврските и одговорностите во поглед на заштитата на самоуправувањето, на самоуправните права и на општествената сопственост. Со упорна и решителна борба за изградба на такви односи во кои отворено, критички и одговорно ќе се расправа за сите прашања и проблеми, многу ќе се стеснува просторот за сите негативни, технократски, узорпаторски и други појави, тенденции и за нивните носители. Посебно значење има заштитата на општествената сопственост, што бара енергична борба против сите форми на нејзина приватизација, на групно-сопственичките и државно-сопственички монопол.

11. Периодот од усвојувањето на Уставот на СФРЈ го карактеризира интензивна работа врз реформата на правниот систем, кој во оваа фаза на општествен развој се спроведува првенствено низ суштинско усогласување на постојното законодавство со Уставот на СФРЈ и со уставите на републиките и на автономните покраини. Во оваа работа посебно е значајно донесувањето на закони од надлежноста на Федерацијата, бидејќи тие се битен услов за ефикасно и доследно спроведување на Уставот на СФРЈ. Секое задоцнување во усогласувањето на сојузните закони со Уставот на СФРЈ може неповолно да се одрази врз развојот на нашите вкупни општествени односи и врз спроведувањето на развојната и економската политика, а посебно врз навременото усогласување на законите во републиките и покраините со нивните устави.

Развојот на самоуправното регулирање на односите е една од битните карактеристики на нашиот нов правен систем. Самоуправните спогодби и општествените договори, како и другите само-

управни општи акти, станувааат еден од основните инструменти на самоуправното уредување на општествените односи. Треба да се спротивставуваме на тенденциите самоуправното спогодување и општественото договарање да се искористуваат за тесни, групни и регионални интереси на штета на класните и заедничките интереси на работниците, тие да бидат основа за поповолна положба на одделни организации на здружен труд независно од резултатите на трудот, како и на обиди со самоуправни спогодби на работните луѓе да се наметнуваат технократски и централистички решенија.

## II
## СТОПАНСКИ И СОЦИЈАЛЕН РАЗВОЈ
## РАЗВОЈ НА МАТЕРИЈАЛНИТЕ ПРОИЗВОДНИ СИЛИ И ПРОБЛЕМИ НА СТАБИЛИЗАЦИЈАТА

1. Југославија во изминатите пет години во сложените меѓународни услови го задржа динамичниот стопански развој. Нашиот вкупен општествен производ се зголемуваше по просечна годишна стапка од 6,3%, обемот на индустриското производство по стапка од 8% и повеќе, а земјоделското производство по стапка од околу 3%. Општата општествена производност на трудот порасна за околу 30%. Темпото на стопанскиот развој беше малку побрзо отколку во претходниот петгодишен период - приближно како во земјите во развој и во социјалистичките земји, а двапати побрзо отколку во развиените капиталистички земји, што обезбеди натамошно намалување на релативните разлики во степенот на развиеноста. Исто така постигнати се определени резултати во намалувањето на разликите меѓу стопански недоволно развиените републики и САП Косово, земени заедно, и земјата во целина. Единствено во СР Црна Гора стапката на пораст беше пониска од просекот на земјата, а САП Косово оствари најбрза стапка на пораст.

Во размената со странство е одржан висок степен на отвореност на нашето стопанство, зголемено е учеството во меѓународната поделба на трудот и подобрена е надворешната ликвидност на земјата, со тенденција кон релативно намалување на степенот на задолженоста во однос на девизниот прилив. Извозот на стоки и услуги достигна обем од околу една четвртина од општествениот производ.

Бројот на вработените за изминатите пет години се зголеми речиси за еден милион, така што во 1975 година имаше околу 4,8 милиони вработени. Во последниве две години започна враќањето на наши работници привремено вработени во странство.

Покрај ваквиот броен растеж на работничката класа, евидентни се и други нејзини позитивни обележја, од кои само некои можат донекаде да се изразат со цифри. За четири години /од 1970 до 1974 година/ учеството на работниците со средна и виша степен на образование во вкупен број на вработените е зголемен од 55% на 60%, а бројот на работниците без квалификација апсолутно се намали.

Во последните години е остварен забележителен напредок и во развојот на земјоделското производство. Запрена е тенденцијата на забавување на растежот на земјоделското производство и за намалување на обемот на инвестиционите вложувања и се создадени услови за поинтензивен и поусогласен развој. Во последните три години земјоделското производство растеше по стапка од околу 3%. Приносите на пченица изнесуваа просечно над 5,6 милиони тони, а на пченка околу 9 милиони тони. Притоа се зголеми прометот на земјоделските производи, што придонесе за подобро снабдување на населението.

По приносите на основните житарици во општествениот сектор се наоѓаме на самиот врв на светските достигања, за што во голема мера придонесе се поинтензивната примена на резултатите на научно-истражувачката работа. Притоа посебно се значајни резултатите во создавањето и примената на нови сорти пченица и пченка. Нашите производители располагаат со значајно искуство и со други услови за уште подобри резултати.

И индивидуалните земјоделски стопанства остварија определен напредок. При натамошниот растеж на производството и подобрување на материјалната положба осетни се промените и во техничката опременост. Овие стопанства денес располагаат со 200 илјади трактори, што изнесува четири пати повеќе отколку пред пет години, а потрошувачката на вештачки ѓубрива е зголемена за околу една третина. Се одвива поинтензивен, иако уште недоволен, процес на здружување на трудот и средствата во земјоделските задруги и во други форми на здружување, како и нивно здружување со работниците во општествениот сектор.

За сите овие позитивни тенденции и резултати во развојот на земјоделството значително придонесе Меѓурепубличкиот договор за развој на земјоделството од 1973 година и неговата успешна реализација.

При порастот на вкупниот животен стандард за 31% /и тоа на личниот за 28%, пред се врз основа на високата стапка на вработување, и на општествениот за 43%/, дојде и до значајни промени во структурата на потрошувачката. Бројот на автомобили и голем дел на други трајни потрошни добра речиси е удвоен. Изградени се околу 690 000 станови итн. Реалните примања на вработените пораснаа за 7,5%, што не може да се смета задоволувачко, но сведочи дека во основа е спречено под товарот на инфлацијата да се влоши материјалната положба на работничката класа.

Стопанскиот развој е придружуван од напредокот и во науката, просветата, културата, здравството и во другите области. Осетно порасна бројот на студентите. Бројот на учениците во основните училишта за припадниците на народностите порасна за 16% од 1970 до 1974 година, а на учениците во средните училишта за 61%. Југославија сега располага со над 500 научно истражувачки организации, самостојни или во рамките на академиите на науките и на организации на здружен труд. Бројот на телевизори се зголеми во овој период за 71%, а тиражот на печатени книги за 40%. Во 1970 година имаше по еден лекар на 1.000 жители, а во 1974 година - на 849. Во изминатите 20 години просечниот човечки век е продолжен приближно за една деценија.

Меѓутоа, при релативно брзиот подем на нашето стопанство не можеа одеднаш да се отстранат сите неповолни елементи на наследството од поранешниот период. Оттука, во општествено-економскиот развој се пројавуваа низа слабости кои доведуваа до поекстензивно стопанисување и до недоволно брза самоуправна трансформација. Технолошкиот напредок не течеше насекаде рамномерно и се движеше од врвните светски достигања до сосем недоволно и несоодветно користење на скапата современа опрема. Ни високиот пораст на вработувањето не течеше рамномерно ни рационално. Во некои делови на индустријата и на општествените дејности можеа исти или подобри резултати да се постигаат и со помал број вработени, додека во другите делови на индустријата, во низа услужни дејности на секторот на личниот труд се отворени недоволно нови работни места. Во последно време се забележани тенденции како кон подобрување на структурата на вложувањата /заради отстранување на определена

најчесто во општините и во самоуправните интересни заедници, што исто така ги отежнуваше напорите на стопанството што побрзо да дојде до оживување на неговата активност во новите услови.

Бавно и со сериозни слабости во практиката се спроведуваат и некои мерки во областа на станбената изградба, на кредитирањето продажбата на домашна опрема и бродови во земјата и во странство, на средувањето на прометот и трговијата и нејзиното поврзување со производството и на суштинската трансформација на банкарскиот систем.

Сето тоа ги отежнува акциите што се во тек и што ни претстојат за да се зацврстат и натаму да се развиваат резултатите постигнати во економската стабилизација, а во исто време, во нови услови и врз нови - со Уставот усогласени - системски основи, да се постигне таков стопански растеж кој ќе биде постабилен, без брзи и поголеми колебања, и заснован врз повисоки квалитети на производството и стопанисувањето.

Меѓутоа, сега постојат низа основни претпоставки за таква активност и воопшто за постигање на целите од Општествениот план на Југославија. Пред се, усогласен е и усвоен самиот план, а во врска со тоа и повеќе договори меѓу социјалистичките републики и социјалистичките автономни покраини за дејностите од значење за остварување на заедничката развојна политика. Продолжено е сообразувањето на системските закони со Уставот, а и стварното конституирање врз уставните основи не само на основните, туку и на поширокие организации на здружен труд и на самоуправните интересни заедници. Се поцелосно се афирмира делегатскиот систем во договарањето и решавањето на заедничките интереси и задачи, во вршењето на општествените работи.

И мерките на економската политика почнаа да се приближуваат кон усвоените ставови и кон новите системски решенија, при што се повеќе доаѓаат до израз новата улога, иницијативата и одговорноста на здружениот труд, на социјалистичките републики и социјалистичките автономни покраини и на другите општествено-политички и самоуправни интересни заедници.

Многу тешкотии и слабости се натрупуваа со години, па и за нивното отстранување ќе биде потребно определено време, кое би

требало со организирана и усогласена активност на сите стопански и општествени фактори да се направи што пократко.

Во овој период Претседателството на СФРЈ даваше иницијативи за разгледување на крупни, стратегиски прашања на политиката на материјалниот развој заради усогласување на ставовите по прашањата од значење за донесувањето на Среднорочниот план и за остварувањето на политиката на стабилизација воопшто.

3. Во остварувањето на новиот Среднорочен план влегуваме во време кога мора да се смета и на нестабилните стопански движења во светот, на значајните структурни промени во стопанствата на другите земји и на новите поларизации на економската сила и на стопанскиот динамизам во светот. Отвореноста и интензитетот на вклученоста на нашата земја во светската размена и осетливоста на нашата економија на светските стопански настани ќе бара приспособување на соодветниот одбранбен механизам во системот, а пред се - постојано зголемување на репродуктивната способност и потполно дејство на квалитативните фактори на сите нивоа на стопанството и општеството. Тоа толку поскоро што се наоѓаме пред определени структурни промени во земјата кои ќе ангажираат значајни сили, пред воведувањето на сегашните промени во стопанскиот систем и пред задачата понатаму да го одржиме чекорот во развојот и да ги намалиме разликите во степенот на развиеноста спрема индустриски развиените земји.

Усвоените општествени планови претставуваат значаен инструмент како за општествената трансформација воопшто така и за побрзиот развој и за промените во материјалната структура на земјата и се по цврст потпирач за конституирањето и спроведувањето на тековната економска политика. Пред нас предстои обемна работа на многу механизми, на ревизија и усогласување на самоуправните акти за што побрзо да се воспостави конзистентен самоуправен стопански систем.

Остварувањето на основните заеднички цели во новата петолетка како што се: развивање на самоуправните социјалистички односи врз основите на Уставот, стабилизација при динамичен развој и јакнење на квалитативните фактори и пораст на животниот стандард, подобрување на нашите позиции во економските односи со странство,

побрз развој на неразвиените подрачја и јакнење на одбранбената способност на земјата, - по својата меѓузависност и интензитет треба на овој период да му даде обележје на длабока општествено-економска преобразба, а бара најинтензивна акција на сите фактори.

Насочената и упорна и доследна активност на сите стопански и општествени субјекти треба да овозможи стабилизирање на релативно динамичниот стопански развој, без големи осцилации и при јакнење на економската стабилност како неопходен услов за квалитативните процеси во стопанисувањето. Ориентацијата кон предвидениот динамичен развој има основа во достигнатото ниво на развојот на материјалните производни сили и во нивните неискористени резерви, во посредените стопански односи, во подобрата организираност, во кадрите, во знаењето и во искуствата што ги имаме.

Овладувањето со инфлацијата и нејзиното сведување и одржување во границите што овозможуваат нормални текови на репродукцијата, а не го ограничуваат производниот труд и ефикасното користење на средствата - е еден од битните услови и за попотполна контрола на самоуправувачите над вкупниот општествен доход и неговата распределба, над циркулацијата и здружувањето на средствата, како и еден од факторите на нашата конкурентна способност во размената со странство.

Ориентацијата кон динамичен развој - која бара пред се реализација на предвидената политика на распределба на доходот и јакнење на акумулативната способност на стопанството - е неопходност ако сакаме што подобро да ги активираме своите потенцијали и да ги оствариме крупните задачи во овој период, како што се инвестициите за нови 880.000 работни места, и истовремено да обезбедиме вложувања во крупна инфраструктура, да го следиме техничко-технолошкиот развој во светот и при сето тоа да постигнуваме таква општествена продуктивност на трудот која може да обезбеди релативно динамичен растеж на стандардот на работните луѓе. Тоа бара подобро користење на производните капацитети и соодветна политика на инвестирањето.

Нашата концепција на развојот и економската политика можат да бидат насочени само кон се поголемо учество во меѓународната поделба на трудот, при што се тргнува од внатрешните фактори како

што се единствениот југословенски пазар, што поголема оптимализација на производството и поделба на трудот во земјата. Неопходно е рационално користење на домашните извори, значително побрз пораст на производноста на трудот и активирање на потенцијалите на трудот и знаењето. Во економската соработка со другите земји и со економските групации е неопходна долгорочна ориентација кон урамнотеженост и кон таков регионален распоред кој ќе ги јакне елементите на нашата економска и политичка независност и на нашата политика на неврзаност. Тоа бара забрзано освојување на нови квалитети и многу поголемо ангажирање на творештвото на сите подрачја.

Треба што попотполно да се остварува со планови предвиденото користење на стопанските потенцијали на земјата и да се менува нивната структура за да се отстранат факторите на лимитирање на развојот. Потребно е да му се дава сестрана поддршка на развојот на оние дејности и на создавањето на оние услови што ќе придонесат за многу поголема независност во техничко-технолошкиот развој и за користење на домашното знаење и креативност како најзначајни основи за создавање на поголем доход и за пораст на продуктивноста на трудот.

Потребно е уште попотполно да се користат производните можности во земјоделството, со обезбедување на натамошна негова модернизација и со следење и примена на најсовремените техничко-технолошки решенија, како во општествениот така и во индивидуалниот сектор, поврзани во процесот на здружување на трудот и средствата. Заминувањето на работници од село не смее да го доведе во прашање производството на храна не само за домашни потреби, туку и за значителен и стабилен извоз. Поради тоа треба поорганизирано да се користат новите техничко-технолошки можности, да јакне кооперацијата и здружувањето на трудот и средствата на општествениот сектор и на индивидуалниот производител низ задруги и други форми на меѓусебно здружување на земјоделци, како се поширока основа за стабилност на производството и на потрошувачката на повисок степен на стопанскиот и општествениот развој.

Заради остварување на целите и задачите на развојот на агроиндустрискиот комплекс до 1980 година, усвоени со Општествениот план за развој на Југославија за периодот од 1976 до 1980 година,

потребно е што побрзо да се приведе кон крај меѓурепубличкото усогласување за новиот договор за развој на ангроиндустрискиот комплекс до 1980 година. Притоа треба да се бараат решенија кои ќе овозможат забрзување на позитивните тенденции во развојот на земјоделството.

Одржувањето на релативно динамична стапка на вработување во наредниот период е функционална задача за да се зголеми на таа основа и социјалната рамноправност, да се подобри стандардот на работните луѓе и да се вработува младина и се поголем број повратници од работа во странство, што бара пред се постојан пораст на општествената производност на трудот.

Порешително, поорганизирано и побрзо треба да се отстрануваат многу слабости и во станбената област, бидејќи од тоа зависи решавањето на еден од најважните проблеми на граѓаните, особено на младите. Станбено-градежниот комплекс може да има мошне позитивно влијание и во текот на подолг период врз динамизирањето на стопанскиот растеж, и тоа со потпирање претежно на домашните извори и капацитети.

Треба да се отстранат постојните предрасуди и недоволната активност, па дури и отпори, кога станува збор за малото стопанство, кое треба да ја подобри стопанската структура, да го збогатува пазарот, да создава нови работни места, да ангажира средства на граѓаните во стопанската активност во рамките на општествениот сектор по пат на договорни организации и врз основа на личен труд со средства во сопственост на граѓани.

Постигнатите резултати во развојот на производните сили и условите што се создадени во рамките на Фондот, дополнителните средства и другите договорни мерки за побрз развој на стопански недоволно развиените републики и САП Косово овозможуваат - при мобилирање на сопствените сили, при поголема ефикасност и соработка врз основа на здружување на трудот и средствата со самоуправните организации од развиените подрачја - да се постигне предвидениот побрз развој на овие подрачја во наредниот период. Тоа ќе овозможи побрз и порамномерен развој на земјата во целина, подобро користење на значајните резерви, на потенцијалите на трудот и на суровинско-

-енергетските извори на овие подрачја, како и проширување на внатрешниот пазар.

И развојот на општествените дејности треба да станува се позначаен квалитативен фактор на развојот на производните сили и фактор за подобрување на животниот стандард. Неопходно е да се води сметка за материјалните можности, а со поселективно насочување и со поцелосна ефикасност на овие дејности да се постигнува што поцелосно задоволување на заедничките потреби. Промените што се во тек треба да се интензивираат особено на подрачјето на образованието, културата, науката и здравството, и се повеќе да им се дава значење на реформа.

Со развојот на производните сили значајно се зголемени објективните можности за да дојдат повеќе до израз многу квалитативни процеси во стопанскиот и општествениот развој и во целина да се изразат во порастот на производноста на трудот. Напорите затоа треба да се насочат и кон подобро и поорганизирано користење на знаењата и на истражувачката работа, како и кон поголемо стимулирање на трудот и на резултатите од трудот. На подрачјето на распределбата треба да се надминат јаките елементи на урамниловка, што ги донесе долготрајниот период на инфлација, а кој упорно и понатаму се одржува. Исто така треба да се оневозможат сите форми на стекнување доход независно од резултатите на трудот. Новите постабилни услови бараат и овозможуваат порешително развивање на стимулативни елементи во системот на распределба на личните доходи. Тоа ќе биде решавачки фактор на стопанскиот и општествениот прогрес во наредниот период, а здружениот труд треба да донесе или да ги надополни во тој поглед самоуправните акти и систематски да ја развива оваа активност.

Со усвојувањето на општествени планови и општествени договори и самоуправни спогодби за политиката на развојот, како и со воспоставувањето нови услови за стопанисување, со усогласувањето на прописите со Уставот ќе се забрза процесот на крупните материјални и општествени промени. Успех може да се постигне само со совладување на тешкотиите и ограничувањата пред кои ќе се најдеме и на кои мораме да сметаме. Остварувањето на плановите бара интензивна работа, ангажирање на сите економски и политички фактори, мобилизација на сите сили, а и готовност за откажување кога тоа го бараат

поединечните и заедничките интереси. Успешното остварување на плановите зависи во прв ред од програмите и плановите на здружениот труд и на другите носители на развојот и од нивната меѓусебна усогласеност, од нивната политика за проширена репродукција и од оживотворувањето на процесот на здружување на трудот и средствата, без што не можат да се остварат многу задачи од заеднички интерес од кои зависи развојот на нашата земја.

## РАЗВОЈ НА ОПШТЕСТВЕНИТЕ ДЕЈНОСТИ

Образование

1. Во развојот на образованието и воспитанието нашето општество постигна големи резултати. Со повеќегодишните општествени и стручни напори, во услови на суштински промени во вкупните општествени односи, радикално се менуваше образовната и квалификационата структура на вработените. Денес во нашата земја има повеќе од 3.000 000 лица кои завршиле некое училиште повисоко од осумгодишното. Околу 4.500.000 млади се опфатени со системот на образованието и воспитанието. Во републиките и автономните покраини е разгранета мрежата на школите и факултетите. Сега во земјата работат 15 универзитетски, односно високошколски центри, во кои студираат повеќе од 360.000 редовни и вонредни студенти. Веќе неколку години ние сме меѓу првите земји во светот по бројот на студентите во однос на бројот на населението. На средниот степен на образованието се создаваат услови целата младина да стекне ист квалитет и ниво на знаења за работа, односно за продолжување на образованието. Со тоа се отстрануваат определени недостатоци во воспитно-образовниот систем кои делумно влијаеја за репродуцирање на остатоците на социјално-класните разлики.

Во тек се корекции на наставните планови и програми на сите нивоа на образованието заради нивно усогласување со достигањата на науката, техниката и општествените односи со цел учениците и студентите да се растоварат од застарените научно надминати содржини. Напоредно со тоа, воведени се нови наставни предмети за да се унапреди марксистичкото образование на учениците и студентите. Во тек се и други суштински промени во содржините, во структурата и организацијата на воспитно-образовната работа.

Со основањето на самоуправни интересни заедници на образованието и воспитанието е направен значаен чекор напред во поврзувањето на овие дејности со другите области на здружениот труд. Има веќе извесни резултати и трагања за решенија во органското поврзување на досега главно разединетиот образовен процес, науката и трансферот на знаења.

Сите тие и други резултати зборуваат за напорите насочени кон создавање таков систем на образование и услови за образование во нашето самоуправно општество во кои човекот во процесот на воспитанието и образованието не е објект на нему отуѓениот општествен и школски систем, туку субјект, сестрана социјалистичка личност која постојано се оспособува за се попроизводна работа, за управување со производството, со општествените и политичките работи, а и со самиот процес во кој стекнува фактички, научни и теориски знаења.

2. Иако уставните можности за непосредна размена на труд во целост недоволно се користат, од значење е тоа што голем број факултети веќе од порано се ориентирани кон развивање на разновидни патишта и форми на директно поврзување со основните организации на здружен труд во материјалното производство и што сега се трага за уште посестрано и подлабоко поврзување на образованието и науката, не само со тие организации туку и со одделни крупни производни комплекси. Со постепеното напуштање на практиката образовно-воспитната дејност да се финансира само од личните доходи на вработените и со преминувањето на финансирање и од доходот на основните организации на здружен труд направен е определен напредок во практичната примена на општественото определување според кое оваа дејност е составен дел на општествената репродукција. Меѓутоа, земено во целост, во остварувањето на новата општествена положба на образовната дејност, во смисла на нејзино интегрално вклучување во социјалистичките самоуправни општествено-економски односи, уште се заостанува. Самоуправните интересни заедници на образованието сега се во фазата на развој кога претежно се занимаваат со организационо нормативно уредување на односите, со обезбедување и дистрибуција на материјални средства. Истовремено, начинот на формирањето на

средствата уште не е усогласен со самоуправниот општествено-економски систем што го изградуваме, па средствата уште се зафаќаат според единствени стапки, без оглед на диференцираниот придонес на образованието за растеж на доходот во материјалното производство. Самоуправните интересни заедници на образованието уште не станаа фактор за програмирање на кадровските и образовните потреби, на образовните содржини и слично.

Во реформата и изградувањето на социјалистичките самоуправни односи внатре во воспитно-образовните институции веќе се постигнати некои значајни резултати. Битката за реформа начелно и политички е добиена. Таа допрва влегува во најсериозната фаза на утврдување и реализирање на сосема конкретни програми за целосно самоуправно организирање. Во оваа фаза се соочуваме со многу стручни идејни прашања, а за некои од нив уште немаме одговори. Тоа бара сериозна и многу поорганизирана работа за нивно разгледување, појасно дефинирање и побрзо решавање. Тоа, исто така, бара надминување на отпорот спрема реформата на образованието од оние средини кои сакаат да го зачуваат својот монопол над оваа значајна општествена дејност.

Слабоста е и во тоа што учениците и студентите уште не се доволно ангажирани врз реформата на образованието и во процесот на самоуправувањето и самоуправното конституирање на универзитетите, а и пошироко во општеството. Затоа наставната и научноистражувачката димензија на реформата треба да се развива во единство со идејно-воспитната. Нужно е повеќе да се уважува зрелоста на студентите и учениците и да се остваруваат разни форми на нивна соработка во усовршувањето на наставните и научноистражувачките програми, како и во нивното реализирање. Така училиштето и универзитетот ќе му помагаат на младиот човек да стекнува битни знаења врз основа на кои понатаму ќе развива творечки начин на мислење и во самиот процес на учењето да созрева неговата свест како активен учесник во изградбата на самоуправното општество. Со тоа најдобро ќе се оспособи без поголеми тешкотии брзо да се вклучува во општествената производствена практика, творечки и критички да мисли и да дејствува и своите знаења понатаму да ги збогатува при работата.

Во сегашната ситуација видлива е неусогласеноста меѓу

кадровските потреби на современото метеријално производство и на другите сфери на трудот и структурата на кадрите што ги подготвуваат образовните установи. Тоа создава тешкотии во вработувањето, а бара и додатни средства за преквалификација. Организираните општествени сили и органите на самоуправувањето во оваа област уште не изградија методи и патишта за смислено влијание за совладување на појавите на стихија во образованието на младата генерација, како и методи за стимулирање на образованието на оние кадри за кои постои општествена потреба.

Една од противречностите во оваа област е и тоа што амбициите на општеството се поголеми од материјалните можности. Во такви услови ни издвојувањето од 5,4% од националниот доход за редовно школување не ги намирува реалните потреби кои бараат постојан пораст на бројот на студентите и општите услови за образование, како ни потребите на растежот на личните доходи на просветните работници.

3. Општествените и стручните акции во оваа област треба и натаму да бидат сосредоточени на остварување на идејно-политичкиот концепт на реформата на образованието што е утврден на Десетиот конгрес на СКЈ. Во средиштето на таа активност мора да биде поврзувањето на образовниот и научниот труд и на творештвото со здружениот труд во материјалното производство и со потребите на општествениот развој.

Активноста на сите општествени субјекти треба да биде насочена кон создавање на материјални и кадровски услови за опфаќање на сите деца со основно образование, како и за исполнување на планските цели до 1980 година во врска со основното образование на возрасните.

Во натамошниот развој на самоуправните интересни заедници на образованието во поголема мера треба да се пројави влијанието на работничката класа, на образовните и научните работници и на другите работни луѓе за да стане тогаш пореална политиката на образованието за различни професии, стручњаци и научни работници, повеќе да им одговара на општествените потреби, да ги изразува интересите на развојот на материјалното производство и на општествените дејности.

Во рамките на задачите што се однесуваат на натамошното развивање на општествено-економските односи од посебно значење е уште повеќе да се работи на создавањето услови учениците и студентите постојано да бидат вклучени во самоуправниот живот на училиштето и факултетот и марксистичките знаења да им бидат основа за творечки однос кон наставата, самоуправувањето и кон општествено-политичките активности.

Некои актуелни општествено значајни прашања од подрачјето на образованието, што се во надлежност на републиките и автономните покраини, заслужуваат да бидат разгледувани и на ниво на Федерацијата, резултат на што треба да биде соодветно доградување на самоуправното организирање во оваа област и донесување на општествени договори и самоуправни спогодби за заедничко решавање на проблемите.

Наука

1. Достигнатиот степен на општата развиеност на нашата земја бара соодветно ниво, квалитет и организираност на научноистражувачките дејности. Напорите што се вложуваат во тој правец дадоа определени резултати. Додека пред Војната имаше само 16 научни установи во нашата земја, веќе во периодот од 1945 до 1964 година се основани 205. Денес има 487 научни организации и единици, од кои 240 самостојни институти и 247 истражувачко-развојни единици во рамките на универзитетите, академиите на науките и работните организации. Овде можат да се вбројат и околу 500 наставни единици на универзитетите. Во овие научни институции денес во нашата земја работат повеќе од 15.000 научни работници и истражувачи. Што се однесува до бројот на научноистражувачките кадри според бројот на населението, нашата земја веќе им се приближува на некои европски развиени земји. Во институтите и во другите научноистражувачки и развојни единици во стопанството работат околу една третина од сите наши истражувачи. Со истражувачите во институтите, кои по природата на својата работа се занимаваат со изучување на развојните проблеми на стопанството и на одделни стопански гранки, тоа е речиси половина од вкупниот број истражувачи.

Со постојано унапредување и натамошно развивање на вкупните социјалистички општествени и економски односи, чија смисла е поттикнување на слободната размена на трудот меѓу различните сфери на општествениот труд, е остварена значајна општествена претпоставка за темелно менување на положбата на научните дејности и на научните институции и за нивно сраснување со здружениот труд во материјалното производство. Во оваа област веќе сега се постигнати определени резултати во институционалното и организираното преструктуирање и пронаоѓање на модалитети преку кои почнуваат да се остваруваат квалитетно нови општествени односи. Оформени се самоуправни интересни заедници за наука како израз на вистинските потреби и на готовноста за соработка и здружување на југословенски план.

Воспоставени се и прилично развиени непосредни врски меѓу определени научноистражувачки и стопански организации. Науката се повеќе придонесува за развој и унапредување на нашето стопанство, а посебно во одделни гранки, како што се: земјоделството и некои гранки на индустријата. Повеќе од половината од вкупните приходи за своите истражувачки активности научноистражувачките организации ги стекнуваат со развивање на непосредни односи со организациите на здружен труд во стопанството.

Развиена е и динамична и разновидна меѓународна соработка. Врз основа на принципот на полна рамноправност, Југославија многукратно и најнепосредно е вклучена во светските движења во областа на науката, а обемни се и значајни досегашните резултати на научната и техничката соработка со странство, каде што сме присутни со своите научни достигања, иако уште не во мера во која тоа е потребно и можно.

2. Самоуправната трансформација на научните дејности и научните институции претставува суштински и долгорочен процес, многу често и противречен, кој постојано треба да се следи, насочува и понатаму унапредува. Новите институционални форми не донесоа автоматски и нови односи. Во новооснованите самоуправни интересни заедници уште има остатоци од старите сфаќања и односи, формализам во остварувањето на делегатскиот систем, пројавување на лични и групни интереси и бирократско однесување. Начинот на формирање на средствата има во себе доста административни, етатистички и фискални елементи, а во нивното користење преовладува посредниот начин на

одлучување. Доходните односи бавно се развиваат. Самоуправните интересни заедници за наука уште во потполност не ги вршат оние општествени работи што според нивната суштина им припаѓаат. Самоуправното трансформирање внатре во самите научни институции допрва влегува во фазата на реализација на конкретните програми за самоуправно организирање.

За нашата научна политика исклучително е значајно остварувањето на ставот на Десеттиот конгрес на СКЈ со насочено и организирано ангажирање на веќе прилично големите творечки потенцијали да се развива способноста на нашата наука и на соодветните институции и научните работници многу повеќе да настојуваат во изнаоѓањето на сопствени научно- теориски и технолошки решенија, а истовремено и за творечка, но и рационална примена на научните и технолошките достигања во светот. Во тоа досега имаше доста заостанување. Прифаќањето на странските научни достигања и технолошки решенија секогаш треба да биде поврзано и со сопствената научна и истражувачка работа.

Карактеристика на постојаната состојба во научните дејности и научните институции е уште очигледната неусогласеност меѓу развиеноста на мрежата на научни институции, големиот број научни работници и истражувачи и фондот на научните сознанија со кои ова општество располага и, од друга страна, обемот, квалитетот и ефикасноста на примената на тој фонд.

Не можеме да бидеме задоволни ни со ангажирањето на наши одделни научни и образовни институции и научни работници врз основните прашања на општествениот развој и врз афирмирањето на најзначајните придобивки на нашата самоуправна теорија и современа социјалистичка практика.

Самоуправните општествени врски, што непосредно се воспоставуваат меѓу научните организации и организациите на здружен труд во материјалното производство и во општествените дејности повеќе се краткорочни, а во повеќе случаи реагираат само на тековните потреби на стопанството.

Една од најзначајните и најсериозни долгорочни задачи е воспитанието и образованието на нашиот научен подмладок. Иако на ова прашање се повеќе му се посветува внимание, сериозно

предупредување претставуваат податоците дека во 1965 година имавме околу четвртина од сите истражувачи во староснa група од 40 до 49 години. Сега нив ги има веќе речиси една третина. Во самостојните научни установи преовладуваат кадри меѓу 40 до 50 години старост /над 32,1%/. Учеството на млади истражувачи до 29 години и меѓу 30 и 34 години старост е многу помало /најмногу до 18,2%/.

Вложувањата во научните дејности во Југославија денес изнесуваат 1% од општествениот производ. Се предвидува во 1980 година тоа да биде 1,75%, а во 1985 година 2,4%, што претставуваат значајни средства. Меѓутоа, административното утврдување на единствена стапка за издвојување за науката и образованието е спротивно на принципот дека овие дејности треба да бидат валоризирани со оглед на своите стварни ефекти и придонесот во создавањето на доход.

3. Една од важните обврски на самоуправните интересни заедници, а и на другите фактори, е организирано да ги насочуваат институциите и научните работници кон изучување и ангажирано барање на решенија и одговори на битните прашања на развојот на современото општество, економиката, културата и самата наука. Во таа смисла треба да дејствува и марксистичката научна критика. Сите овие фактори треба да ја развиваат и збогатуваат практиката на општествено вреднување на научните потфати, програми и резултати. Сето тоа заедно треба да придонесе за процеси во кои науката поуспешно ќе ги надминува се уште присутните појави на академизам, елитизам, затвореност, неплодност и одвоеност од општеството и неговите потреби.

Со мерки на економската и научната политика постојано треба да се поттикнува користењето на сопствените научни достигања и технологија. Тежиштето на напорите треба да биде во такво организирање на стопанството и на научните дејности и во долгорочно програмирање и планирање на развојот на науката и технологијата, во рамките на што треба да се определува што ќе освојуваме со сопствени истражувања, а што мораме да увозуваме. Тоа никако не значи затворање во однос на светските процеси, туку, напротив, многу поширoко и посестрано вклучување во нив но со реално одмерени претензии да не бидеме во нив само пасивни примачи, туку и активни давачи.

Самоуправните интересни заедници за наука мораат многу повеќе да се ангажираат врз општествените работи и обврските што според нивната суштина им припаѓаат: програмирање на дејности, собирање на што поголем број научни работници на одделни значајни научни проекти и истражувања, кадровска политика, договарање и размена на труд со организации на здружен труд во материјалното производство и во општествените дејности, итн. Треба да се развива таква организација и методи на работа во самоуправните интересни заедници кои се повеќе ќе го поттикнуваат стварното изјаснување на делегатите и нивното што попотполно учество во самуправното одлучување.

Уште попотполно треба да се оствари увид во се она што влијае врз формирањето на научен подмладок и да се согледа местото и улогата на факултетите, институтите и на марксистичките центри во сето тоа.

Издвојувањето за наука од доходот на организациите на здружен труд во стопанството отвора поголеми можности за стабилизирање на порастот на средствата за научноистражувачките дејности, а развојот на овие дејности може и треба да тече во заемна условеност со материјалната сила на општеството.

Преку општествено договарање и самоуправно спогодување треба непрекинато да се усогласуваат напорите на сите субјекти за развивање на нашата меѓународна научна соработка. Социјалистичка неврзана Југославија на ова подрачје има посебни долгорочни интереси и обврски спрема другите неврзани земји и земјите во развој.

Култура

1. Значајни резултати се постигнати во развојот на културните дејности и творештвото. Се поголемото богатство и разновидност на културниот и уметничкиот живот; постојаниот развој и подем на културата на сите наши народи и народности; се позрелите и попотполни уметнички остварувања и настапувањето на нови творечки генерации; се поосетното присуство на нашите творечки достигања во светот - се резултат на ослободувањето на творечките сили на сите наши народи и народности и на оживотворувањето на фундаменталните

принципи на политиката на Сојузот на комунистите на Југославија за слобода на културното и уметничкото творештво.

Во наредниот период нашата општествена политика во областа на културата и уметноста мора смислено, долгорочно и насочено да дејствува за натамошна демократизација на творештвото, т.е. за нивна се поголема достапност на најшироките слоеви работни луѓе. Со тоа непрекинато би се намалувал расчекорот меѓу остварувањата и нивното присуство во секојдневниот живот на работните луѓе и задоволувањето и постојаното развивање и поттикнување на нивните културни потреби. Во тој поглед значајна улога можат да одиграат и средствата за масовно комуницирање кои мораат да стануваат се позначајна компонента на нашата политика во областа на вистинската демократизација на културното творештво. Доволно е само да се наведе податокот дека во периодот од 1970 до 1974 година бројот на радиоприемниците се зголеми од 3.372 000 на 4.081,000, а бројот на ТВ приемниците од 1.796,000 на 2.784,000.

Во 1970 година се печатени 8.119,000 книги и брошури, додека тој број во 1974 изнесуваше 13.063,000. Порасна бројот на работничките и народните универзитети, на театрите, посебно аматерските, како и бројот на претставите и посетителите итн. Бројот на корисниците на библиотеки, музеи и на други институции е во постојан пораст. Во културните институции нужно е да се вложуваат уште поголеми напори за побрзо и подоследно надминување на се уште присутните појави на институционализам, а за посмело отворање спрема се поголемите културни потреби на работните луѓе и граѓаните. Нашиот социјалистички самоуправен концепт бара и подразбира широко распростирање и постојано присуство на култура во сите области на општествениот живот, во работната и животната средина, т.е. и во работното и во слободното време. Метрополизмот, елитизмот, институционализмот во културниот живот се неспојливи со целите на социјалистичкото самоуправување, со изградба на нови општествени односи и со формирањето на сестрана човечка личност.

2. Нашата културна политика, следејќи ја вкупната ориентација кон јакнење на општествената и економската положба и на улогата на работничката класа и на работните луѓе, се повеќе е насочена

кон поттикнување на културноуметничките самодејности и работно-производното творештво на работниците, што е фактор за збогатување на културниот живот воопшто, за јакнење на улогата и влијанието на работничката класа врз културните текови, врз унапредувањето на културата на работата и производноста. Се создаваат се поповолни општествени претпоставки кулурната самодејност на работниците, на граѓаните и на младината да биде се помасовна и посеопфатна.

На организираните општествени сили им престојат значајни задачи во поглед на содржинското унапредување и омасовување на културноуметничките и работно-производните самодејности на работниците.

Во овој период значително е унапредена работата на многу здруженија на уметници, на културни и научни работници, за што придонесе и процесот на уставното трансформирање на овие здруженија.

3. Процесот на конституирање на самоуправните интересни заедници за култура ги даде првите резултати. Во самоуправните интересни заедници, во програмските совети на културните институции и организации бројот на непосредните производители денес е поголем отколку кога и да е порано. Во самоуправните интересни заедници има и определени проблеми врзани, пред се, за процесот на нивното конституирање кој уште не е завршен. Од една страна, овие заедници се конституираат врз делегатски принцип, а од друга, средства се уште се собираат на стариот начин. Таа преодна позиција дава можност пак да се репродуцираат извесни негативности кои се јавуваат во поранешниот период. Освен тоа, со формирањето на заедниците нема автоматски да се решаваат определени проблеми без борба на свесните субјективни сили за реализирање на ставовите и принципите на нашата културна политика, на нејзината класна определеност.

4. Во наредниот период во областа на културата не очекуваат сложени и големи работи за натамошно поопштествување на културата и за јакнење на улогата и влијанието на работничката класа врз вкупните културни текови; врз создавањето на се поповолни материјални и општествени услови за развој на културните дејности и на творештвото, а посебно за развој на културните самодејности на

работните луѓе, како и за натамошно развивање и унапредување на меѓурепубличката и меѓунационалната културна соработка и размена што мора да се збогатува со нови содржини и импулси на ослободените творечки сили и на новите се поголеми културни потреби.

Здравство

Здравствената заштита на населението постојано се подобрува. Се продолжува работниот и животниот век на населението. Се намалува бројот на заболените и смртноста од определени заразни и други болести. Бројот на умрените од заразни болести во последниве десет години е намален за повеќе од 60%, а бројот на умрените доенчиња на илјада живородени, од 76 на 40. Општата смртност на населението исто така е во опаѓање.

Со цел за подобрување на квалитетот и за поцелосно опфаќање на населението со здравствена заштита, постојано се зголемува вложувањето во материјалната и кадровската база на здравството. Се проширува мрежата и се модернизираат објектите и капацитетите на здравствените организации. Инвестициите во здравството во 1975 година во однос на 1970 година се зголемени речиси за двапати. Порасна бројот на здравствените работници, особено на лекари, во однос на бројот на населението. Со различни форми на здравствена заштита е опфатено речиси целокупното население.

Материјалната основа на здравството во периодот од 1971 до 1975 година растеше по нешто повисока стапка од растежот на националниот доход. Ова ниво на издвојувањата би дало и поголеми ефекти побрзо и порешително да се отстрануваат структурните и територијалните неусогласености на развојот: расцепканост и недоволна искористеност на одделни објекти и капацитети; недоволна насоченост на средствата во корист на здравствената превентива и основната здравствена заштита; нерамномерност на распоредот и концентрацијата на здравствените кадри, особено на лекари во големите градски центри. Организацијата на здравството се уште не почива врз единство на превентивата, куративата и рехабилитацијата. Регионализацијата на здравството не е спроведена до крај, иако е тоа важен предуслов за остварување на правата на работниците. Процесот на самоуправно

здружување во оваа област тече мошне бавно, што негативно се одразува на обезбедувањето на комплетна здравствена заштита и на рационалната поделба на работата. Не е дефинирана ни положбата на врвните здравствени институции кои, покрај давање на специфични здравствени услуги, претставуваат научноистражувачка и педагошка база на здравството.

Ефикасно и рационално спроведување на здравствената заштита бара поделба на работата меѓу здравствените организации, поголема усогласеност на програмите за здравствена заштита со економските можности и подоследно воспоставување на самоуправни општествено-економски односи врз основите на слободна размена на трудот, како и поефикасно функционирање на самоуправните интересни заедници во областа на здравството.

Во областа на здравството се поставуваат следниве задачи:

- утврдување на основните заеднички принципи за организирање и поврзување на организациите на здружен труд во здравството врз начелата на интегралната медицина и на нејзината примена во здравствената заштита;

- изградба на мрежа и капацитети на организациите на здружен труд на здравството, по републики и автономни покраини, врз принципите на функционална поврзаност, поделба на трудот и оптимално користење на средствата, кадрите и капацитетите;

- регулирање на односите и самоуправно спогодување меѓу организациите на здружен труд што се занимаваат со производство на опрема, лекови, санитетски и друг материјал и организациите на здружен труд од здравството, со цел за здружување на трудот и средствата, поделба на трудот, кооперација и други форми на поврзување;

- подобрување и унапредување на здравствената заштита, со тежиште на активната здравствена заштита; утврдување на основните принципи и преземање на мерки за организирање на превенција, лекување и рехабилизација на заболените од масовни и хронични заболувања;

- создавање услови за давање перманентна и ефикасна

здравствена заштита и за обезбедување похуман однос на здравствените работници во давање на здравствена заштита;

- оспособување на здравството за поефикасно дејствување во вонредни прилики /елементарни несреќи и слично/ и за потребите на општонародната одбрана.

*

* *

Материјалните издвојувања за општествените дејности во периодот од 1971 до 1975 растеа според просечна стапка од 6% годишно, што е нешто под растежот на општествениот производ. Осетно е зајакнат кадровскиот потенцијал, како по бројот така и по нивото на знаењата и на другите работни способности. Во овој период бројот на вработените во општествените дејности /вклучувајќи ги и државните органи/ растеше според просечна стапка од 5,1% годишно.

Престојат мошне значајни задачи на полето на натамошниот развој и функционирањето на општествените дејности и на остварување на политиката во нови услови.

За да се развива поуспешно функционално доходната зависност на материјалната сфера и општествените дејности, потребно е:

- да се инсистира и истрае врз непрекинато развивање на самоуправните социјалистички односи во задоволување на личните и заедничките социјално-економски потреби;

- да се унапредува самоуправното планирање на развојот на самоуправните интересни заедници во овие дејности и нивните планови да се усогласат со плановите на организациите на здружен труд во стопанството, на месните, интересните и на општествено-политичките заедници;

- да се обезбедува средствата за работа и развој на овие дејности да растат во сразмер со растежот на доходот на давателите на средства и со растежот на националниот доход и договорно да се утврдуваат соодветни биланси на средствата и да се зацврсти практика на систематска анализа и оценување на меѓусебните економски односи и положба, со цел вистински да функционира слободната размена на трудот и самоуправното доходно стопанисување, здобивањето и распределбата на доходот;

- самоуправно да се утврдат и општествено да се верифицираат: приоритетите во задоволувањето на заедничките потреби меѓу одделни дејности во рамките на самоуправните интересни заедници и внатре во организациите на здружен труд од материјалното производство и другите корисници; потоа соодветни стандарди и нормативи на услугите на овие дејности;

- непрекинато да се зголемува ефикасноста на работата со која ќе се обезбеди рационална употреба на средствата и користење на расположивите услуги во задоволувањето на заедничките потреби.

Остварувањето на овие задачи треба да обезбеди, веќе сега можен значително поголем придонес на општествените дејности за развој на производните сили и на самоуправните односи во секоја средина и во општеството во целост.

СОЦИЈАЛНА ПОЛИТИКА

1. Во последниве години е сторено значајно свртување и се постигнати видни успеси во социјалниот развој. Се отвораат нови процеси, се повеќе се насочува социјалната политика, се прошируваат активностите и се постигнуваат позитивни резултати во натамошното јакнење на самоуправната економско-социјална положба и на улогата на работниот човек во нашето општество. За таа стабилност и сигурност значително придонесуваат квалитативните промени во нашиот развој, меѓу другото и на подрачјето на станувањето, социјалното осигурување, детската заштита итн.

Во станбената изградба и решавањето на станбеното прашање на работните луѓе и на граѓаните се постигнати значајни резултати. Реализацијата на програмата за општествената акција за солидарна изградба на станови за работниците, поведена кон крајот на 1972 година, придонесе веќе во 1974 година да се изградат 55.128 станови во општествениот сектор, додека во претходните осум години се градени 13 - 45.000 станови годишно. Ова е значително зголемување по подолг период на стагнација, па и опаѓање на обемот на изградбата на станови во општествениот сектор. Подобрен, е исто така, стандардот и културата на станувањето. Решени се значителен број тешки станбени проблеми на работниците кои повеќе години чекале за стан. Меѓутоа, во 1975 година се завршени 55.611 станови, така што повторно е забавена стапката на растежот на оваа изградба. Дотолку е попотребно решавањето на станбеното прашање да се третира како првокласна политичка и социјално-економска задача. При сето тоа, на станбеното прашање не му се придава значење и не му се посветува внимание во сразмер со неговата тежина. Се случува при донесувањето и остварувањето на одделни прописи, општествени договори и самоуправни акти, како и на планови и програми за станбена изградба, недоволно да

се изразува класната смисла и содржина на станбеното прашање. Со цел за надминување на тешкотиите и проблемите на ова подрачје неопходно е трајно и решително да се забрзува станбената изградба како елемент за решавање на најзначајното животно прашање на работните луѓе. Залагањето за политиката и практиката за подинамична станбена изградба ќе придонесе за поуспешно решавање на станбените прашања и за подобрување на условите за станување воопшто, посебно на работниците од непосредното производство, а ќе се дејствува и за поттикнување на производството и вработувањето.

Позитивни движења и промени се остварени и во пензиско-инвалидското осигурување, меѓу другото, и како резултат на примената на новиот систем од 1 јануари 1973 година. Во однос на поранешниот период порастот на бројот на пензиите е значително помал. Во периодот од 1966 до 1970 година порастот на бројот на пензиите изнесуваше 6,1%, а во периодот од 1971 до 1975 година 3,9% просечно годишно. Остварено е повисоко ниво на пензиите и нивно усогласување од различни периоди во однос на порастот на животниот стандард на активните осигуреници.

Од 1971 до 1975 година пензиите реално се зголемуваа за околу 2,9% годишно, што е побрзо од порастот на реалните лични доходи на вработените. Започна позитивно да се менува односот на основните и на другите организации на здружен труд спрема воведувањето на превентивни мерки, со цел за намалување на инвалидноста, за рехабилитација на инвалидите и за нивно побрзо враќање во работниот процес. Значително е помал порастот на бројот на инвалидските пензии. Во периодот од 1966 до 1970 година овој пораст изнесуваше 6,1%, а во периодот од 1971 до 1975 година 2,1% просечно годишно. Остварен е напредок во развојот на самоуправните односи со формирањето на самоуправни интересни заедници за пензиско-инвалидско осигурување.

Значајни резултати постигнуваме и во обезбедувањето на боречко-инвалидска заштита. Боречките пензии, инвалиднините и другите материјални примања редовно се остваруваат и валоризираат во согласност со порастот на животните трошоци и на реалните лични доходи. Успешно се спроведуваат, на единствен начин, уредените права од пензиското и инвалидското осигурување на учесниците во Народно-

ослободителната војна. За остварување на овие права се издвојуваат значајни средства, посебно во Федерацијата. Средствата што ги издвојува Федерацијата за овие потреби од 1973 до 1976 година пораснаа за 2,5 пати, т.е. од 3,66 на 9,88 милијарди. Од овие средства се обезбедува заштита за околу 250.000 воени инвалиди од војните и за семејства на паднати борци, како и за околу 340000 пензионирани борци од Народноослободителната војна. Од овој број околу 117.000 борци примаат заштитна пензија во најнизок износ од 2.600 динари месечно. Речиси во сите средини се вложуваат видни напори и поволно се решаваат станбените прашања на борците. Само во периодот од 1968 до 1974 година се решени околу 125 000 станбени проблеми.

Со остварување на посебен систем на детска заштита, воспоставен во 1968 година, зголемен е бројот на детските установи и другите форми на општествена заштита на децата. Бројот на установите за дневен престој на деца од 1970 до 1974 година е зголемен за околу 27%, а во истиот период, бројот на нивните корисници за околу 15%. Се зголемува бројот на училиштата со продолжен престој и бројот на децата коишто ги користат. Се поголема е грижата за згрижување и школување на деца спречени во психичкиот и физичкиот развој.

Постепено јакне социјално-економската положба на жените особено со непрекинатиот пораст на вработеноста и со промена на образовната структура. Сега се вработени повеќе од 1,6 милиони жени, што претставува околу 34% од сите вработени. Од вкупниот број вработени со средна стручна подготовка, повеќе од половината се жени /повеќе од 320.000/. Околу 3.000 се магистри и доктори на науки. Во пораст е бројот и структурата на формите и институциите кои, во прв ред, на вработената жената и го олеснуваат вршењето на низа мајчински и семејни обврски.

Во изминатиот период на прашањата за социјалните разлики им беше посветено големо внимание. Причините и последиците од социјалните разлики што не се засновани врз трудот и резултатите од трудот значително се надминати и намалени. Тоа особено се огледа во осетниот пораст на вработувањето, пред се, на млади, школувани и квалификувани кадри, како и на работници - повратници од привремена работа од странство; во натамошното настојување економско-социјалната положба на сите работни луѓе и на граѓаните да се заснова врз трудот и резултатите од трудот. Во значителна мера се

сузбиени разни ексцесни појави и однесувања во присвојувањето на доходот вон од резултатите на трудот, спротивно на законот и на нормите на нашето социјалистичко општество.

2. Во тек е широка и решителна акција за изградба на самоуправна социјална политика во нашето општество како битна компонента на вкупниот материјален и општествен развој. Со основите на заедничката политика за долгорочен развој на СФРЈ до 1985 година, со Општествениот план за развој на Југославија за периодот од 1976 до 1980 година и со новиот општествено-економски систем, а посебно со Законот за здружениот труд, се создаваат услови и решенија со кои се обезбедува натамошно јакнење на економската и социјалната положба и на улогата на работничката класа.

Се повеќе работните луѓе и граѓаните во основните организации на здружен труд, во месните и самоуправните интересни заедници се потврдуваат како незаменливи и одговорни носители и субјекти на утврдувањето и остварувањето на самоуправната социјална политика. Тие вложуваат се поголеми напори да ги унапредат самоуправните односи, норми и решенија од значење за задоволување на личните, заедничките и општествените потреби и интереси на социјалното подрачје и да обезбедат јакнење на социјално-економската положба, на сигурноста и стабилноста во работата и во општеството.

Во основните организации на здружен труд работниците се повеќе завладуваат со условите и резултатите од својот труд, особено: со осигурување заштита на работа; со грижа за општествена исхрана, одмор и рекреација; со јакнење на ефикасноста и користење на расположливите сили и средства; со пораст на производноста на трудот и на општествениот доход; со унапредување на меѓузависноста на резултатите од трудот и зголемување на личните доходи и другите компоненти на животниот стандард.

Работните луѓе и граѓаните, во рамките на месните заедници непрекинато создаваат услови и преземаат акции за решавање на секојдневните прашања и проблеми: вработување, станбена изградба и комунално-станбени услуги, снабденост со производи за исхрана и широка потрошувачка, здравствена заштита, грижување на деца, стари лица и друго.

Во сите тие напори и акции се стекнуваат неопходни искуства и со низа нови самоуправни форми на поврзување започнуваат да се решаваат најбитните прашања на социјалната политика.

3. Заради натамошно јакнење на социјално-економската положба и за улогата на човекот во нашето општество, во задоволување на личните и заедничките потреби потребно е да се презема следново:

- да се инсистира на унапредување на заштитата на работа, организацијата на работата и други фактори за квалитативно стопанисување со кои доследно се уважуваат, како економските, така и социјалните и хуманите барања на работата и животот во нашето општество;

- да се пристапи кон приспособување на работното време и на другите услови за работа, особено во услужните дејности и во соодветните органи на општествено-политичките заедници кон потребите на работните луѓе, пред се, од материјалното производство, и порешително да се отстрануваат појавите на ниеден неодговорен и бирократски однос спрема граѓаните;

- во општествената заштита на децата да се залагаме за такви форми и објекти со кои ќе се овозможи згрижување на децата и превентивно да се дејствува за отстранување на причините за малолетничката делинквенција;

- во инвалидско-пензиското осигурување да се остварат соодветни промени на важечкиот систем на постојните односи врз начелата и решенијата од Уставот и од Законот за здружениот труд;

- во боречко-инвалидската заштита упорно да се работи за подобрување на условите за работа и живот на борците, на самохраните родители и на семејствата на борците, кои моментно живеат во потешки материјално - социјални услови;

- во станбената изградба и решавањето на станбените прашања неопходно е уште повеќе да се ориентираме кон ангажирање на општествени и лични средства; кон насочена станбена изградба и задоволување на станбените потреби, пред се на работните луѓе од материјалното производство и на оние општествени дејности во кои многу тешко се решава ова прашање. За успешно остварување на задачите во оваа област од битно значење е нејзиното организирање врз самоуправни начела и решенија.

## III
## ЗАШТИТА НА УСТАВНОТО УРЕДУВАЊЕ

Со Уставот на СФРЈ и со уставите на републиките и автономните покраини се утврдени основите за изградба на општествената самозаштита како функција на самоуправното општество и интегрален дел на општествено- политичкиот систем, што се остварува со активностите на работните луѓе и на граѓаните, на самоуправните организации и заедници и на општествено политичките заедници и организации. Создадени се услови заштитата на уставното уредување, на самоуправните права на работните луѓе и на другите права и слободи на човекот и на граѓаните, како и заштитата на општествената сопственост и на други општествени вредности, да стане право и должност на сите самоуправно организирани работни луѓе и граѓани.

Постигнати се значајни резултати, особено во нормативното регулирање и во организационата изградба на системот на општествената самозаштита, како во општествено-политичките заедници, така и во самоуправните организации и заедници. Се работеше и врз подобра функционална поврзаност и меѓусебна соработка на сите носители на општествената самозаштита. Органите на работничката контрола, судовите на здружениот труд и општествените правобранители на самоуправувањето со својата активност даваат придонес за заштита на самоуправните права и за развој на општествената самозаштита во целост. Органите и службите на државната безбедност активно работеа на приспособувањето на својата улога, организацијата и начинот на работата во системот на општествената самозаштита. Тоа исто, на соодветен начин, го правеа и органите на правосудството, инспекциите, Службата на општественото книговодство и други надлежни органи и организации.

Меѓутоа, иако во организирањето и остварувањето на општествената самозаштита се покренати сите општествени структури,

активност бара нови, континуирани напори врз натамошниот развој и конкретизација, за да може системот на општествената самозаштита да заживее во сите клетки на нашето општество.

Со прашањето на безбедноста и на општествената самозаштита активно се занимаваа, во рамките на своите надлежности, Собранието на СФРЈ, Претседателството на СФРЈ, Сојузниот извршен совет, Претседателството на ЦК на СКЈ и неговиот Извршен комитет, како и соодветните органи во републиките и автономните покраини, кои ги утврдија основните насоки на општествено-политичката акција во оваа област и ориентација за работата на органите и на службите за безбедност. Претседателствата на републиките и на автономните покраини, како и сојузните, републичките и покраинските совети за заштита на уставното уредување, разгледувајќи ги сите позначајни прашањата на безбедноста на нашето општество, со своите иницијативи, ставови и препораки значително придонесоа за утврдување на одговорноста на општествено-политичките заедници и на нивните органи, како и на самоуправните и други субјекти, за состојбата на безбедноста и за заштитата на уставното уредување, со поцелосно одредување на улогата и на делокругот на органите на службите за безбедност, за усогласување на нивната работа и на нивното оспособување во организационен кадровски и материјален поглед.

Утврдувањето на единствена безбедносна политика и ориентација на органите и на службите за безбедност, како и нивното отворање кон други структури на општеството, со поцврсто потпирање врз сите други субјекти на општествената самозаштита, придонесоа за поефикасно и поофанзивно откривање и сузбивање на непријателската и на друга криминална дејност, а со тоа и за јакнење на стабилноста на нашето општество во целост. Тргнувајќи од начелото на неделивост на безбедноста на земјата, остварен е висок степен на функционално и акционо единство, значително зајакна соработката и координацијата на органите и на службите за безбедност во Федерацијата, републиките и во автономните покраини. Со овие акции и со постигнатите резултати се направени решавачки чекори во изградбата на службата за безбедност врз основите на Уставот, што цврсто се поврзани и вклопени во самоуправните општествени односи, со што се оневозможени девијациите пројавувани пред Брионскиот пленум на ЦК на СКЈ

и се отстранети слабостите во нивната работа пред Дваесет и првата седница на Претседателството на СКЈ. Сето тоа придонесе и за реафирмација на угледот на органите и на службите за безбедност во општеството.

Со решавањето на низа кадровски, материјални и други прашања врзани за положбата и организацијата на органите и на службите за безбедност значително е зголемена нивната ефикасност. Овие органи како интегрален дел на општествената самозаштита, со непосредно потпирање врз работните луѓе и граѓаните, врз самоуправните и општествените органи и организации и со нивна постојана поддршка, успешно дејствуваа и дадоа значаен придонес во заштитата на нашето уставно уредување.

Активностите и мерките преземени за јакнење на безбедноста на земјата истовремено значеа и значително повисок степен на готовност и организираност во спротивставувањето на нападите врз уставното уредување. Во таква ситуација, меѓутоа, поединци и групи прибегнуваат кон методи и средства на илегално организирање и дејствување. Тоа ги доведува во директен судир со уставното уредување и со законите, што бара енергична акција на органите и на службите за безбедност, односно на правосудните органи. Во текот на минатата и оваа година се откриени неколку илегални групи и организации кои против уставното уредување дејствуваа од бирократско-догматски, нациоаналистички и други непријателски позиции, за што нашата јавност редовно е известувана.

Групи и поединци кои се собираа и непријателски дејствуваа од бирократко-етатистичка платформа главно се лица кои го задржале непријателското определување од периодот на Резолуцијата на Информбирото, како и поединци кои во поново време субверзивно дејствуваа од иста платформа. Овие групи, во кои беа вклучени околу стотина лица, се обидуваа организирано да дејствуваат врз поткопување и уривање на нашиот социјалистички самоуправен систем, пропагирајќи воспоставување на бирократско-етатитстички односи и напуштање на политиката на независност и неврзаност. Тие во тоа непосредно беа поврзани со информбировската емиграција и инспирирани однадвор. Овие групи во спрега со информбировската емиграција печатеа и растураа материјали со непријателска содржина и се залгаа за создавање

на "движење", односно за собирање на поширок круг антисоцијалистички и антисамоуправни елементи околу својата бирократско-етатистичка платформа.

Во истиот период е оневозможена активност и на еден број лица кои против уставното уредување дејствуваа од националистички, унитаристички, сепаратистички и иредентистички позиции.

Носителите на националната дејност најчесто се поврзани и со реакционерните кругови во странство, посебно со фашистичката емиграција. Таква поврзаност е утврдена кај откриените илегални групи, што укажува на обиди на непријателот и со заживување на четништвото и на усташтвото, на тероризмот и на други груби облици на субверзија да ја нарушува стабилноста на нашето уредување и да го разбива братството и единството на нашите народи и народности.

Со идејно-политичката акција и со други мерки е оневозможено и дејствувањето од позициите на либерализмот, анархолиберализмот и технократизмот. Активноста на некои поединци и групи од овие редови здобива и облици на организирано непријателско дејствување. Негирајќи ја револуционерната улога на работничката класа и водечката улога на Сојузот на комунистите, пропагаторите на овие платформи се носители на буржоаската идеологија и реставрација на капиталистичките односи.

Поорганизирано се сузбиваат и настојувањата на непријателот, спротивно на законот, во своето дејствување да ја користи и злоупотребува во политички цели религијата и црквата, со што се настојува да се дејствува и против нашата политика за развивање на добри односи меѓу државата и црквата. Организираните политички сили, работните луѓе и граѓаните, а посебно младината, поенергично реагираат против тоа во одделни области, особено во социјалната, културната и во воспитната сфера, црквата да им се наметне како партнер на самоуправните сили и разни аџилуци и други верски собири и манифестации да ги злоупотребува во политички цели. Присуството и дејствувањето на претставниците на некои верски заедници меѓу нашите граѓани на привремена работа и престој во странство, поединци го користат и за отворена непријателска дејност против нашата земја. Во тоа тие се поврзуваат и со фашистичката емиграција и со странски реакционерни клерикални кругови, а поединци, меѓу кои и некои

црквени великодостојници, не само што се солидаризираат со таквата дејност туку дури ја поттикнуваат, односно директно влијаат врз подготвувањето на акциите на одделни емигрантски терористички групи.

Во овој период е изразувана противуставна дејност и од други позиции. Зависно од степенот на општествената опасност од таква дејност, спрема поединци се преземени соодветни репресивни и други мерки.

Се покажа, меѓутоа, дека сите тие непријателски елементи и групи беа изолирани, односно дека, служејќи им на странски интереси, немаа поддршка во нашиот народ.

Во сузбивањето на дејноста на југословенската фашистичка емиграција се постигнати значајни резултати. Во минатата и во оваа година е спречено изведување на 16 потешки диверзантно-терористички акции и се осудени 90 лица поради непријателско дејствување во таквите организации, односно поради соработката со нив. Бидејќи е оневозможено во досегашните обиди да изведува акции во земјата, југословенската фашистичка емиграција се повеќе се ориентира кон терористички напади врз наши претставништва и граѓани во странство.

Сите организации на југословенската фашистичка емиграција се потпираат врз странски реакционерни кругови и претставуваат орудие во нивни раце. Во некои земји Таа емиграција ужива благонаклоност и поддршка на некои официјални органи, на некои политички партии и на други институциии, така што нивните акции, кога тоа ќе им затреба, се користат и за политички притисок против Југославија. Југословенската фашистичка емиграција се поврзува и со странски фашистички и други реакционерни групи и организации и се вклучува во меѓународниот тероризам, а со помош на странски кругови создаде и одредена материјална база за развивање и изведување на пропагандно -субверзивна дејност против нашата земја и наши граѓани на привремена работа и престој во странство.

Во врска со тоа редовно се преземени соодветни чекори кај владите на одредени земји, а, кога тоа беше потребно, се вложувани и официјални протести против дејствувањето на југословенската фашистичка и друга емиграција, односно против поддршката што таа ја ужива во одделни земји. Се поголемо е разбирањето кај одговорните кругови

дека таквата дејност на југословенската непријателска емиграција е насочена и против добрите меѓудржавни односи со нашата земја, за што говорат и мерките што некои земји ги преземат заради оневозможување и забрана на таквото дејствување од нивната територија. Меѓутоа, тука не можеме да бидеме задоволни со досегашните резултати, посебно во некои земји, па и понатаму решително ќе бараме во согласност со меѓународните обврски да се преземат поенергични мерки. Во борбата против тероризмот и понатаму ќе соработуваме со сите земји.

Разузнавачките служби на одделни земји, а посебно на неко држави кои им припаѓаат на блоковите, не избирајќи средства, интензивно истражуваат и собираат податоци од сите области на нашиот општествен живот, настојувајќи да создадат и одредени упоришта за својата дејност. Тие притоа ги злоупотребуват и постојните разгранети облици на соработка како што се економските односи и други видови меѓународна соработка, научноистражувачка работа, престојот на наши државјани во странство,туризмот, размената на стручњаци и стипендисти итн. И во сузбивањето на разузнавачката и на друга субверзивна дејност од странство се постигнати добри резултати. Откриени се повеќе десетици разузнавачи и агенти на странски разузанвачки служби.

Во последниве години, во согласност со интересите на безбедноста на нашата земја, се спроведува и поадекватна казнена политика, што се огледа во поенергичното кривично гонење и казнување на извршителите на општествено најопасни кривични дела, со опаѓање на вкупниот број осудени лица. Во врска со изведувањето пред суд на непријателските елементи, се вршат притисоци и се преземаат одредени интервенции од странство, што исто така претставува обид за грубо мешање во нашите внатрешни работи. Зад тоа се кријат настојувања нашата акција за заштита на уставното уредување и на законитоста да ослабее за да се создадат поповолни услови за директна непријателска и друга криминална дејност.

Нашето самоуправно социјалистичко општество е отворено и ние и понатаму ќе се залагаме за рамноправна и сестрана меѓународна соработка, но токму заради натамошниот развој на таквата соработка, решително ќе ја сузбиваме дејноста насочена против нашето уставно уредување.

Нашата земја е изложена на разновидни политички, економски, воени и други притисоци од страна на некои држави и

реакционерни сили од странство, како и на обиди за предизвикување на внатрешни проблеми и тешкотии, разбивање на единството и слабеење на нејзината меѓународна положба. Притисоците против Југославија, како и против други неврзани земји, особено беа засилени пред Петтата конференција на неврзаните во Коломбо. Меѓутоа, тие обиди да се разбие нашето единство и да се измени карактерот на политиката на неврзаноста останаа без резултати. Угледот на нашата земја во светот и нејзината меѓународна положба постојано јакне, што исто така е значаен фактор на нејзината безбедност.

Забележани резултати се остварени и на подрачјето на јавната безбедност. Со активен однос на носителите на општествената самозаштита се остварува поефикасна заштита на јавниот ред и мир, на општествениот имот, личната и имотната сигурност, како и заштитата на слободата и на правата на граѓаните. Запрена е повеќегодишната тенденција за пораст на криминалитетот. Значително поефикасно се открива и сузбива криминалот во стопанството. Успешно се сузбивани грабежи, приватизација и одлив на општествени средства во странство, како и други злоупотреби со кои поединци, особено во периодот на пробивот на либералистичките тенденции му нанесоа поголема штета на нашето стопанство.

И покрај преземените мерки и постигнатите резултати во областа на безбедноста на сообраќајот, во спречувањето на пожари и други видови заштита на луѓето и на имотот, не можеме да бидеме задоволни со состојбата во овие области. Поради тоа ќе биде потребно со поефикасно остварување на општествената самозаштита, со доследна примена на прописите и со поширока општествена акција и во овие области да се постигне поголема сигурност.

Реално е да очекува дека нашето општество и во иднина ќе се судира со антисамоуправните и антисоцијалистичките сили врз основните прашања на развивање на општествените односи, на економскиот развој и на надворешно -политичката ориентација на нашата земја, како и со разни надворешни притисоци од блоковски позиции. Тргнувајќи од таквата процена преземени се мерки државните и самоуправните органи, општествено- политичките заедници и организации, во секоја ситуација, подготвено да ги дочекаат и ефикасно да ги оневозможат обидите на непријателот да ја нападне и загрози не-

зависноста и безбедноста на нашата земја, основните придобивки на револуцијата и на социјалситичката изградба. Нашите работни луѓе и граѓани се готови решително да се борат за заштита на овие придобивки и тие енергично ги отфрлуваат шпекулациите со таканаречениот пост-титовски период, како и настојувањата на непријателот на нашето општество да му наметне такви дилеми.

Прашањата на безбедноста на земјата и во иднина треба да се решаваат во склопот на нашата вкупна внатрешна и надворешна политика, тргнувајќи од тоа дека безбедноста на земјата се темели врз стабилноста на нашето општество и врз единството на нашата самоуправна социјалистичка заедница, врз успешното остварување на Уставот на одлуките на Десетиот конгрес на СКЈ, врз основните насоки на развојот на нашето самоуправно социјалистичко општество. Врз тие основи треба понатаму да се развива системот на општествената самозаштита и на сите оние органи, организации и служби чија дејност е насочена кон заштита на општествените интереси и кон јакнење на законитоста и безбедноста. Потребно е и понатаму систематски да се работи на организационото и кадровско јакнење и оспособување и материјално опремување на органите и на службите за безбедност заради уште поефикасно извршување на задачите во сите ситуации. За решавањето на овие прашања потребна е уште поактивна поддршка на надлежните органи и организации во сите општествено-политички заедници.

Посебно е значајно, во согласност со утврдената концепција, системот на општествената самозаштита и сите негови фактори уште побрзо и поцелосно да се развиваат и поврзуваат и тој систем да се остварува во сите структури на нашето општество, особено во основните самоуправни организации и заедници. На тој начин општествената самозаштита со општонародната одбрана ќе претставува нераздвојна целост во спротивставувањето на сите оние кои ќе се обидат на кој и да е начин да го загрозат натамошниот социјалистички развој на нашето општество врз самоуправни основи.

## IV
## ОПШТОНАРОДНА ОДБРАНА

Развојот на социјалистичките самоуправни односи овозможи натамошно сестрано ангажирање и вклучување на сите општествени фактори во одбранбените подготовки на општеството. Работните луѓе и граѓаните, како основни носители на правата и на одговорностите за одбраната на земјата, активно учествуваат во организирањето и подготвувањето на сите одбранбени сили на општеството. Со нашиот уставен систем, со законите за народната одбрана и со други соодветни акти општонародната одбрана е вградена во нашиот систем на социјалистичкото самоуправување како негова неотуѓива функција. Со тоа во практиката се остварува идејата за вооружениот народ и се обезбедуваат независноста, суверенитетот, целокупноста на територијата и со Уставот утврденото уредување на СФРЈ.

Во изминатиот период Претседателството на СФРЈ и неговиот Совет за народна одбрана, како и другите општествено-политички фактори, и посветуваа големо внимание на одбраната на земјата. Притоа особено се водеше сметка за натамошната изградба на единственот систем на општонародната одбрана за развојот и модернизацијата на вооружените сили, за јакнењето на безбедноста и на општествената самозаштита.

Воено-политичката ситуација во светот и натаму е сложена особено поради постојаното забрзување на трката во вооружувањето, и тоа не само во конвенционално, туку и во нуклеарно вооружување и во други средства за масовно уништување. Зачестеа притисоците, разни видови на мешање во внатрешните работи, заканувања, па и воени интервенции против неврзаните и други независни земји. Империјалистичките, неоколонијалистичките и хегемонистичките сили

прибегнуваат кон локални и ограничени војни. Локалните војни, а особено разните форми на специјална војна и натаму се средство на политиката, посебно кога агресорот ќе оцени дека со помош на таквите методи би можел да ги оствари саканите цели без опасност да предизвика општ нуклеарен судир.

Само во последните две години издатоците за вооружените сили во светот се зголемени за една третина и достигнуваат над 300 милијарди долари годишно, од што најголемиот дел отпаѓа на големите сили. Бројната состојба на вооружените сили во светот, а посебно капацитетот на борбената моќ, исто така постојано се зголемува, при што најголемата концентрација на сили и на средства и понатаму е во Европа. Огромен военоиндустриски и научен потенцијал е ангажиран во производство на современи борбени средства, а се работи и на усвојување на нови уште поразурнувачки оружја. Повеќе од 400.000 научници и конструктори се ангажирани денес во светот на таа задача, со тенденција за натамошен пораст. Таквото јакнење на воениот фактор во светот ги принудува сите земји да ги јакнат своите вооружени сили и да вршат подготовки за одбрана.

Со оглед на сложеноста на воено-политичката ситуација во светот, на важноста на геостратегиската положба на Југославија и на аспирациите на оние сили на кои не им одговара нашиот самоуправен социјалистички систем, нашата независност, политиката на неврзаност, меѓународниот углед и активноста на Југославија - и понатаму треба да се очекуваат притисоци и обиди за попречување на нашиот самоуправен социјалистички развој и загрозување на нашата безбедност, разни видови на специјална војна, пресметани на предизвикување на паника и раздор, на разбивање на единството на нашата заедница и на слабеење на одбранбената способност на нашата земја. Поради тоа во борбата против сите форми на непријателско дејствување мораме да тргнуваме од целите на нашето самоуправно социјалистичко општество и од потребата за отстранување на внатрешните слабости и на се што објективно им штети на интересите на нашата самоуправна социјалистичка заедница. Борејќи се против таквите појави ние стануваме поотпорни кон нападите на непријателите од сите бои. Тоа е најважен услов успешно да се бориме против сите видови и методи на специјална војна. Сметајќи на можноста за избувнување војна како на објективна

реалност на нашето време, ние создадовме и изградуваме таков одбранбен систем и вооружени сили кои се способни со својата внатрешна сила да ја одбијат секоја агресија и да ја скршат доколку дојде до неа.

Во изминатиот период нашите работни луѓе и граѓаните, општествено-политичките и општествените организации, органите и организациите на општествено-политичките заедници и други општествени фактори остварија значајни резултати во сите области на општонародната одбрана, безбедноста и општествената самозаштита.

Во одбранбените подготовки на општеството и на сите негови органи, организации и институции тие резултати се огледуваат во планирање и реализирање на одбранбените работи и мерки во случај на агресија на нашата земја. Тие успешно се извршуваат во сите тела и органи на општествено-политичките заедници, во организациите на здружен труд и во другите самоуправни структури.

Општествено-политичките организации се постојан иницијатор и мобилизатор на широката морално-политичка и идејно-воспитна дејност, со што даваат свој голем придонес за изградба на системот на општонародната одбрана и за подготвување на општеството за одбрана на земјата.

Како составен дел на системот на општонародната одбрана и на општествената самозаштита се развива и постојано се усовршува и системот на заштита и спасување на луѓе и на материјални добра од евентуални воени дејства и од природни и други несреќи. Во тек е сестрана активност на оспособување и подготвување на целокупното население за одбрана и заштита. Организирана е обука и оспособување на младината во фабриките, селата, училиштата и на факултетите за да може младата генерација што подобро морално-политички, физички и стручно да се оспособи за вооружена борба и за други задачи во општонародната одбранбена војна. Исклучително внимание му се посветува и на стручното оспособување на кадрите кои во општествено-политичките заедници работат на одбранбените работи.

Брзиот развој на технологијата на вооружувањето и на начинот на водењето на војна доведоа до тоа во повеќе земји за вооружување да се издвојуваат значителни материјални средства. И нашата земја, за да се брани и за да има ефикасна одбрана, односно за да

може во секој момент да го заштити мирот на нашите граници, мора да има современа борбена техника и, во согласност со нашите можности, постојано да ги модернизира своите вооружени сили.

Во последниве години значително побрзо и посеопфатно се спроведува модернизација на вооружените сили, при што тежиштето е врз усовршување на кадрите и на човечкиот фактор во целост /обука и воспитување на старешинските кадри и на војниците/ и врз опремување на вооружените сили со современо вооружување и воена опрема. Тоа е постојан процес, барање на времето и силен фактор на јакнењето на вооружените сили и на одбранбената способност на југословенското самоуправно социјалистичко општество. Опремувањето на вооружените сили со модерно и ефикасно вооружување и со воена опрема се потпира, во согласност со нашата стратегиска ориентација, првенствено врз сопствените сили и целокупниот развој и производствениот потенцијал на југословенското стопанство. На тоа поле и натаму пред нас задачите се сериозни.

Ориентацијата кон домашно производство на вооружување и на воена опрема и кон јакнење на нашите вкупни одбранбени потенцијали е израз на потребата од зачувување на независноста и од јакнење на одбранбената моќ на нашата земја. Нашата индустрија произведува современи борбени средства, а под одредени услови може да произведува и најсовремени, вклучувајки авиони, бродови, ракетни артилериски орудија, електронски уреди, оклопни транспортери и тенкови, ласерска и друга техника и сите видови лесно вооружување. Сознанието дека голем дел од средствата на воената техника за потребите на вооружените сили ги произведуваме сами, како и решителноста да ја браниме нашата слобода и независност, влева сигурност и увереност кај нашите работни луѓе и граѓаните дека сме способни и решителни да ги браниме и зачуваме тие придобивки и во најтешки услови на современа војна.

Југословенската народна армија сестрано е обучена и морално-политички е цврста и единствена. По својата техничка опременост, обученост и борбена готовност таа е на ниво на модерните армии, што и овозможува ефикасно водење на вооружена борба во сите услови и против секоја агресија на копно, во воздух и на море, на целиот југословенски простор.

Војните што се водени во последно време недвосмислено покажуваат дека е неопходно да се има морално цврста, силна, модерно вооружена и обучена оперативна армија, способна и готова веднаш да реагира на кој и да е вид агресија.

Морално-политичкото единство и цврстината на вооружените сили произлегува од нашите револуционерни традиции, од карактерот на нашето самоуправно социјалистичко уредување, од братството и единството на нашите народи и народности и од нивната рамноправност, од длабоката праведност на нашите одбранбени цели - заштита на тешко извојуваната слобода, независноста и на самоуправното социјалистичко уредување. Тоа е битен фактор кој постојано ќе ни обезбедува предност во однос на секој евентуален агресор.

Силата на одбраната на нашата земја е заснована пред се врз организирање и подготвување за одбрана на човечките и на материјалните потенцијали на нашето општество. Поради тоа е неопходно во натамошните одбранбени подготовки на општеството - во стопанството, во самоуправните организации, во органите на управата, во општествените служби и во сите општествено-политички заедници од месната заедница до Федерацијата - уште поинтензивно да се продолжи со спроведување во живот на сите задачи што се однесуваат на одбраната на земјата.

Со долгорочниот и со среднорочниот план за развој на вооружените сили се одредени целите и насоките на нивниот натамошен развој и модернизација, што ќе ни овозможи во целост да развиваме такви вооружени сили кои со обемот, структурата и со борбената готовност ќе одговараат на барањата на концепцијата на општонародната одбрана. Притоа, како и досега, акцентот ќе биде врз: постојаното идејно, политичко и стручно усовршување на кадрите, техничката модернизација на Југословенската народна армија - на сите нејзини видови, родови и служби, модернизацијата на раководењето и на командувањето, усовршувањето на мобилизациониот систем, подобрувањето на материјалните услови за изведување на обуката на мирновременската и на воената армија, уредувањето на територијата, усовршувањето на задninskoto обезбедување, модернизацијата и натамошниот развој на воената индустрија, унапредувањето на научноистражувачката работа во сите области, усовршувањето на кадровската политика и

подобрувањето на животниот стандард на припадниците на вооружените сили. Исто така, според утврдениот план се модернизира и територијалната одбрана и цивилната заштита. Во реализирањето на овие планови до 1975 година битните задачи успешно се извршени, а остварувањето на долгорочните задачи е во тек.

Меѓу најкрупните успеси во изминатиот период спаѓа развојот на територијалната одбрана. Таа израсна во силна компонента на единствените вооружени сили и претставува нов квалитет во одбранбената организација на нашето општество и во оспособувањето на целокупното население за одбрана на земјата.

Како најширок облик на организирање на народот за вооружен отпор против агресорот, територијалната одбрана се организира и подготвува во сите организации на здружен труд, во месните и општествено-политичките заедници како дел на единствените вооружени сили на СФРЈ. Секоја општествено-политичка заедница ги организира и непосредно се грижи за јакнење на одбранбените сили на територијата, со што придонесува за јакнење на силата на вооружените сили во целост. Тоа е израз на готовноста и организираноста на целото наше општество со сите средства да му се спротивстави на агресорот. Моќта на нашите вооружени сили не лежи во простиот збир на војниците и оружјето, туку во новиот квалитет што израснува од самоуправните социјалистички општествено-економски и политички односи, од заедничките интереси на работничката класа, од рамноправноста, братството и единството на нашите народи и народности, на сите работни луѓе и граѓаните, од нивната свест за поврзаноста во заедничката одбрана од непријателот.

Нашите воени односи со странство секогаш беа составен дел на нашата социјалистичка неврзана надворешна политика. Југославија придонесува според своите можности, по пат на воена помош и во други форми - за јакнење на одбранбената способност на вооружените сили на неврзаните земји и на другите земји во развој. Воената соработка со овие земји се развива првенствено со школување на нивни кадри, со пренесување на нашата технологија, на инженеринг и инвестициони работи, со заедничко вложување во развојот и во производството на борбена техника и со испораки на наше вооружување и воена опрема. Денес одржуваме воени односи и соработка со повеќе од 70 земји на сите континенти.

Во подготовките на нашето општество за одбрана и во изградбата на вооружените сили дојде до израз високата политичка свест, идејно-политичкото единство, патриотизмот и самооткажувањето на нашите работни луѓе и граѓаните, свесни дека само силни, борбено готови вооружени сили и целото наше општество добро подготвено за одбрана можат да бидат гаранција на мирот, безбедноста, независноста и на непречениот внатрешен социјалистички самоуправен развој на нашата земја.

Не смееме да застанеме на достигнатиот степен на одбранбената готовност на нашата земја, зашто секое заостанување во тој поглед може да ја загрози нашата независност и самостојниот социјалистички развој. Не смееме да дозволиме кој и да е дел од нашето стопанство да остане неподготвен за одбрана и за евентуална војна што би можела да ни биде наметната. Доколку бидеме поподготвени за одбрана на нашата земја, дотолку се поголеми условите за мир, а помали се можностите да станеме жртва на агресијата. Поради тоа целото наше општество и во наредниот период ќе мора во најголема мера да се ангажира врз натамошно развивање и јакнење на општонародната одбрана и на вооружените сили во целост.

# V
# МЕЃУНАРОДНА ПОЛОЖБА И НАДВОРЕШНА ПОЛИТИКА НА ЈУГОСЛАВИЈА

1. Интензивната надворешнополитичка активност на социјалистичка и неврзана Југославија во овој период се одвиваше во услови на сложени движења во светот и значајни настани што предизвикаа крупни промени во меѓународните политички и економски односи.

Со победата на народите на Виетнам, Лаос и Кампучија, со ослободувањето на португалските колонии, со натамошното јакнење на ослободителните движења на југот од Африка, со борбата за суверенитет над природните извори, за нов меѓународен економски поредок, како и со низа други позитивни промени во разни делови од светот, во кои неврзаните земји играа многу значајна улога, зададен им е силен удар на империјализмот, колонијализмот, на политиката на сила, на мешањето во внатрешните работи и на другите видови хегемонија и доминација.

Меѓународната ситуација и натаму останува сложена и оптоварена со противречности, при што притисоците врз оправданата борба на народите за слобода и за јакнење на политичката и економската независност претставуваат голема опасност за мирот и безбедноста во светот.

Еден од решавачките фактори и двигатели на силите на позитивните движења во светот се неврзаните земји и нивната здружена акција за создавање нов систем на меѓународните политички и економски односи. Неврзаноста стана динамичка светска политика која ги претвора во конкретна акција стремежите на народите и на земјите за

мир, независност, рамноправност, развој и прогрес и има се поголема улога и влијание во светот.

Југославија како еден од двигателите на политиката на неврзаност од самиот почеток постојано се залагаше за афирмација и за ваков развој на движењето на неврзаните земји. Решителното залагање на Југославија доследно да се почитуваат во меѓународните односи, од страна на сите, принципите на независност, рамноправност, суверенитет, територијален интегритет и немешање во внатрешните работи на други, кои се наоѓаат во основата на политиката на неврзаност - е трајна и непроменлива надворешнополитичка ориентација на нашата земја. Врз овие принципи на неврзаност нашата земја ги утврдува и развива односите со сите земји на светот и во сите области на својата меѓународна активност. Благодарение на таквата политика Југославија постојано придонесува за борбата за мир и безбедност, за демократизација на меѓународните односи, за рамноправна соработка меѓу сите земји, за натамошна афирмација на мирољубивата коегзистенција и за економски и општествен прогрес и социјализам.

Движењето на неврзаните отвори нова етапа во развојот на меѓународните односи. Во текот на 15 години дејствување, од Првата конференција во Белград до Петтата конференција во Коломбо, неврзаните земји поттикнаа низа значајни процеси во светот и дадоа незаменлив придонес во решавањето на клучни меѓународни прашања.

Движењето на неврзаните постојно се шири и опфаќа се поголем број земји од сите континенти, со разни општествено-политички системи и степени на развој. Тоа прерасна во моќна сила која, поврзувајќи ги народите во борба за заеднички интереси и прогрес, се подиректно влијае врз меѓународните движења и презема дел од одговорноста за целокупниот развој на меѓународните односи.

2. Југославија најголемо внимание им посвети на подготовките за Петтата конференција во Коломбо и од самиот почеток беше активно ангажирана врз тие подготовки. Постојаниот пораст на улогата и влијанието на политиката на неврзување во меѓународните односи врз основа на усвоените ставови и програми на акции на поранешните, а посебно на Четвртата конференција во Алжир, го определи и карактерот на овие подготовки.

Конференцијата во Коломбо несомнено означува нова етапа во развојот на движењето на неврзаните земји. Таа решително го

потврди континуитетот на политиката на неврзување и во новите услови разработи широка и општоприфатлива платформа за натамошни акции на неврзаните земји на патот кон рашавањето на крупните меѓународни проблеми, за нивно уште подинамично ангажирање во борбата за нов систем на меѓународните економски и политички односи. На Конференцијата повторно е афирмирана улогата и значењето на политиката на неврзување како независен траен фактор на глобалните меѓународни односи без кој повеќе не е можно да се решаваат најзначајните меѓународни проблеми.

Конференцијата во Коломбо ја манифестира силата на движењето кое има изградено целосен поглед на актуелните меѓународни односи и кое со полна одговорност истакнува конструктивни принципи и укажува на најприфатливите патишта за решавње на проблемите со кои се соочува меѓународната заедница.

Еден од најзначајните резултати на Петата конференција на неврзаните земји е во тоа што таа, и покрај многу силните притисоци против одделни неврзани земји и против движењето на неврзаните во целост, изрази единство во основните стратегиски прашања на движењето и во спротивставувањето на секоја форма на зависност и потчинување и ја нагласи потребата од уште поголема будност и солидарност на неврзаните земји. Совпаѓањето на гледиштата за основните меѓународни прашања е силно изразено и во барањето единството да се изрази и во натамошна конкретна разработка на сите можни форми на солидарност, посебно со натамошно јакнење на меѓусебната соработка и помош, со поголем потпир врз сопствените сили, како и усвоените одлуки поцелосно и побрзо да се спроведуваат во дело.

Ставовите, одлуките и препораките усвоени во Коломбо претставуваат целосна и конкретна програма на акција на неврзаните земји за менување на нерамноправните меѓународни економски и политички односи, повик за општа меѓународна соработка во нивната реализација во интерес за сите земји и народи и основа за натамошно јакнење на солидарноста на неврзаните земји.

Највршни резултати на Конференцијата се оние што се однесуваат на акционата насоченост кон спроведување во живот на усвоените одлуки, мобилизација на сите меѓународни сили за брза ликвидација на колонијализмот и расизмот; барање за конкретно

пројавување на солидарност; понепосредно и порамноправно учество во решавањето на меѓународните прашања, а особено на кризите и економските проблеми; појасно дефинирање на критичкиот однос спрема недоволните резултати на детантот и ограниченоста на неговата примена; одлуката со која се предлага свикување на специјално заседание на Генералното собрание на Организацијата на обединетите нации за проблемот на разоружување во контекстот на општиот стремеж за јакнење на мирот и на улогата на Обединетите нации; ставањето акцент на меѓународните економски проблеми како приоритетни политички прашања на современиот свет и натамошна разработка и конкретизација на патиштата и формите на меѓусебна соработка во борбата за нов меѓународен економски поредок.

Југославија, како во подготовките, така и на самата Конференција, беше многу ангажирана врз остварувањето на основните заеднички цели на неврзаните земји. Заедно со другите учесници на Конференцијата, посебно внимание му посвети на јакнењето на единството и солидарноста на неврзаните земји и на обезбедувањето на нивната што поголема улога во меѓународните односи во целост.

Нашата делегација поднесе и низа конкретни предлози, меѓу кои најважни се: предлогот на одлука за мандатот, начинот на работа и составот на Координационото биро, предлогот за свикување специјално заседание на Генералното собрание на Организацијата на обединетите нации за разоружување и резолуцијата за разоружување и предлогот на резолуција за Организацијата на обединетите нации.

Многу земји учеснички на Петтата конференција на неврзаните земји ја истакнуваа улогата на Југославија, а посебно придонесот што Претседателот Тито го даде лично за развојот на движењето на неврзаните од неговото основање, како и за самиот успех на Конференцијата.

3. Распространета е практиката на мешање во внатрешните работи на други земји, вршење на политички и економски притисок, потчинување на интересите на одделни земји и народи на странски интереси. Империјалистичките, неоколонијалистичките и другите сили на доминација настојуваат да ги спречат еманципационите процеси во светот. За таа цел служат и разновидни притисоци на кои се

изложени неврзаните земји, посебно најактивните, при што особено се користат нивните постојни економски и други тешкотии. Исто така присутни се обиди за користење и продлабочување на разликите меѓу одделни неврзани земји за да се создадат жаришта на судири меѓу нив. Неврзаните земји успешно одолеваат на овие притисоци, што дојде до израз и на Конференцијата во Коломбо.

Меѓународната ситуација и односи особено ги оптоваруваат долгогодишните кризни жаришта, што не се решаваат и кои се постојана закана за светскиот мир. Кризата на Блискиот Исток поради израелската агресивна политика, како и поради поддршката што Израел постојано ја добива однадвор, претставува извор на најсериозни опасности за мирот и безбедоноста не само во овој регион, туку и во светот. Настаните во Либан уште повеќе ја усложнуваат оваа криза. Кипарската криза исто така не се решава, а постојат различни интереси и проблеми и во односите на некои други земји од тој регион.

Медитеранот во целост е едно од најчувствителните подрачја во меѓународните односи, како по сложеноста и долгорочноста на судирите и по противречностите што се присутни во самиот регион, така и по нивните последици за целокупните меѓународни односи. Старите кризи не се решаваат, а се предизвикуваат нови. Бидејќи Медитеранот е од исклучително големо општостратегиско значење се поголемата концентрација на воено-поморските контингенти исто така создава и одржува потенцијално опасна ситуација. Покрај сложените процеси во медитеранскиот регион, ситуацијата ја компликуваат и движењата во подрачјата непосредно врзани со Медитеранот.

На југот на Африка народите на Намибија, Зимбабве и Јужна Африка во многу сложени услови водат решавачка борба против последните упоришта на колонијализмот, за ослободување од расистичките и малцинските режими и за стекнување полна слобода и независност.

Трката за вооружување се повеќе се шири и забрзува со пронаоѓање и производство на нови разорни оружја. Таа најсериозно ја доведува во прашање стварната вредност на сегашните резултати на полето на попуштањето на меѓународната затегнатост, го забавува побрзиот економски развој на светот и посебно негативно се одразува врз општиот развој на неврзаните и другите земји во развој.

Во врска со разоружувањето нашата земја истапи во прилог на јакнењето на улогата на Организацијата на обединетите нации и со предлогот за свикување специјално заседание на Генералното собрание на ООН за разоружување, како и со други конкретни мерки за запирање на трката во вооружувањето и започнување на процесот на стварно разоружување.

Југославија на билатерален и мултилатерален план, а особено во Организацијата на обединетите нации, ги поддржа напорите за решавање на акутните кризи и кризни жаришта. Нашата земја посебно се има ангажирано врз решавањето на палестинското прашање како клучен проблем на блискоисточната криза, давајќи и поддршка на Палестинската ослободителна организација како единствен легитимен претставник на палестинскиот народ и на напорите да се најде праведно и целосно решение во интерес на мирот, безбедноста, независноста и правото на егзистенција на сите народи и држави од овој регион. Југославија беше еден од предлагачите на бројните резолуции на Генералното собрание на Организацијата на обединетите нации во врска со кризата на Блискиот Исток. Таа се има ангажирано и во други кризни ситуации, како што е кипарската криза, во барањето на што поитно решение преку спогодба на двете заедници, со која би се обезбедил суверенитет, територијален интегритет и неврзаност на Рапублика Кипар. Во борбата за конечна ликвидација на преостанатите упоришта на колонијализмот и расизмот, Југославија се залагаше за ефикасни меѓународни акции против расистичките режими и за што поголема помош на ослободителните движења, особено на југот на Африка.

Попуштањето на меѓународната затегнатост денес е единствена алтернатива на војната и нуклеарната конфронтација. Меѓутоа, во најново време во односите меѓу големите сили се забележуваат стремежи за забавување на тој процес. Југославија, заедно со други неврзани земји, постојано се залага попуштањето на меѓународната затегнатост да добие универзален карактер и да се прошири на сите региони во светот и на сите области на меѓународните односи како потреба на сите земји, големи и мали, развиени и неразвиени, бидејќи само така може да се обезбеди светскиот мир.

Развојот во Европа е во знакот на извесни позитивни промени, наспроти настојувањата да се задржи досегашната блоковска

поделба и да се зацврсти кохезијата на блоковите. Позитивните промени во Европа се изразуваат во прв ред во попуштањето на затегнатоста, во се поразвиената практика на преговарање и унапредување на соработката меѓу сите европски земји.

Во Европа доаѓа и до значајни општествено-политички движења. Во прогресивните партии и движења, комунистичките, социјалистичките и други, поочигледно се изразува сознанието за нужноста од напуштање на концепциите што се одраз на тесни интереси, на затвореност и идеолошка исклучивост, што придонесува за позитивен развој, и покрај настојувањата и притисоците, од разни страни, таквиот развој да се спречи.

Хелсиншката конференција за европската безбедност и соработка /КЕБС/ претставува една од најзначајните манифестации на попуштања на затегнатоста во светот. Завршниот документ на КЕБС е резултат од трпеливото, рамноправно преговарање и прифаќање на неопходноста да се уважуваат интересите на сите учесници. Тој е израз на реални можности за позитивно движење напред во сегашните услови на европските и пошироките меѓународни односи.

Со одлуките на КЕБС е отворена перспективата за побрз позитивен развој на политичките, економските и другите односи меѓу земјите учеснички. Меѓутоа, како што процесот на попуштањето на затегнатоста ја услови успешната работа и завршувањето на КЕБС, така и сега настанатите тешкотии во овој процес имаат определени последици, што доведе и до забавување на реализацијата на заклучоците на КЕБС. За забавувањето придонесоа блоковските пристапи кон реализацијата на заклучоците на Завршниот документ, т.е. настојувањето тие да се спроведуваат во рамките на блоковските концепции, како и стремежите за селективен пристап кон одделни делови од Завршниот документ и за давање предност на една област над друга, а овие појави беа присутни и пред изработката на Завршниот документ.

Досегашниот тек на спроведувањето во практиката на Завршниот документ даде и некои позитивни резултати /спогодбата Југославија-Италија; СР Германија-Полска; пријавата на маневри и повикувањето на посматрачи; балканската соработка и состанокот во Атина; усвоената резолуција за КЕБС во Економската комисија на ООН за Европа; усвојувањето на програмата во УНЕСКО, итн./.

Одлуката да се одржи во Белград во 1977 година состанокот на претставниците на сите учесници на КЕБС е израз на уверението дека Конференцијата во Хелсинки не е завршеток на еден позитивен процес во Европа, туку, напротив, негов почеток. Југославија како домаќин презема потребни мерки за што повеќе да придонесе за успехот на овој значаен европски собир.

Југославија од самиот почеток му даде целосна поддршка на процесот на попуштање, на демократското преговарање и соработка во Европа и во сите фази имаше мошне активна улога, давајќи го својот придонес за успешен исход на подготовките на Конференцијата и за содржината на нејзините документи и на овој план оствари плодна соработка со сите земји учеснички на КЕБС, а посебно со неутралните и неврзаните земји во Европа.

На примената на одлуките на Завршниот документ Југославија гледа како на продлабочување на процесот на попуштање на затегнатоста, јакнење на безбедноста и развивање на соработката во Европа, при целосно потпирање на новите елементи што Конференцијата ги внесе во тој процес. Тргнувајќи од ова Југославија смета дека одлуките на КЕБС треба да се применуваат во целост, на сите области од европските односи.

4. Денес, со, оглед на тоа што во основа е извојувана политичка независност на најголемиот број земји, како една од централните задачи се поставува борбата за економска независност, за суверенитет над природните извори, за создавање услови за забрзан стопански и општествен развој на земјите во развој, за изградба на нов меѓународен економски поредок.

Кризата на капиталистичкиот систем и потресите на светското стопанство во последните години во полна мера ја потврдија и оправдаа основната ориентација, правците и содржината на дејствувањето на неврзаните земји, прифатени на состанокот на шефовите на државите или владите на неврзаните земји во Коломбо. Се покажа дека во современиот свет постојано расте меѓузависноста на стопанството, дека постојат огромни структурни неусогласености и дека натамошниот развој ја наметнува потребата од менување на преживеаните економски односи во светот. Поради тоа на Шестото специјално заседание на Генералното собрание на Организацијата на обединетите нации е усвоен концептот за нов меѓународен економски поредок.

Југославија, заедно со другите неврзани земји, се залага за забрзан развој на земјите во развој во рамките на општото движење напред на светското стопанство, што објективно им одговара на сите земји, без оглед на нивната големина, степен на развиеност или внатрешно општествено уредување. Притоа тргнуваме од гледиштето дека меѓународните економски проблеми треба да се решаваат преку преговори и соработка, што посебно дојде до израз во ставовите и активностите на земјите во развој на Четвртиот УНКТАД и на Парискaта конференција за економската соработка. Меѓутоа, некои развиени земји се уште настојуваат да ги задржат стекнатите предности и привилегии, се обидуваат да бараат решенија само за себе, на сметка на другите, во потесен круг, често и со воведување едностранi и протекционистички мерки што ги засегнува интересите на другите земји и објективно води кон конфронтацијата.

Определеното оживување на стопанството во развиените земји на Запад изгледа дека ги поттикна некои сили во нив да го зајакнат отпорот против изградбата на нов економски поредок, што може да доведе до заострување на односите и до конфронтација со земјите во развој. Оживувањето на стопанствата на развиените земји, стабилноста и трајноста на таквиот развој нема и не можат да бидат долгорочни, доколку истовремено не се најдат задоволувачки решенија за најбитните потреби и проблеми на земјите во развој.

Југославија, заедно со другите неврзани земји, тежиштето на својата активност го стави врз решавањето на меѓународните економски проблеми, врз спроведувањето на одлуките на неврзаните земји, посебно врз унапредувањето на меѓусебната соработка на неврзаните земји и другите земји во развој.

На министерскиот состанок на земјите во развој во Манила оваа година е изработена опсежна програма на мерки и акции за решавање на суштинските проблеми на светското стопанство, која, благодарение на единството на неврзаните и на другите земји во развој, беше предмет на сестрано разгледување и преговарање на Четвртиот УНКТАД во Најроби. Проблемите на суровините и на задолженоста на земјите во развој заседоа централно место како најважни проблеми од чие решавање зависи положбата на земјите во развој.

Постигнатите резултати покажуваат дека отпорите против новите решенија се многу силни и дека одлуките на Шестото и Седмото специјално заседание на Генералното собрание на Организацијата на обединетите нации не се спроведуваат во живот на начин што би бил во сразмер со тежината на проблемите, додека земјите во развој и натаму остануваат во нерамноправна и се потешка економска положба. Поради тоа Петтата конференција на врвот повторно го афирмира единството на ставовите на неврзаните земји по сите најактуелни прашања од областа на меѓународните економски односи и ја усвои целосната концепција на политиката и на акциите за надминување на постојаната криза и за изградба на нов економски поредок кој би обезбедил уважување на битните интереси и права на сите земји.

5. Внатрешниот развој на Југославија врз основите на Уставот на СФРЈ, одлуките на Десеттиот конгрес на СКЈ, развојот на самоуправувањето и натамошното јакнење на единството и рамноправноста на народите и народностите на нашата земја е битна претпоставка за јакнењето на нашата меѓународна положба.

Односите со сите земји Југославија ги развива врз принципите на политиката на неврзување и дава постојан и активен придонес за работата на меѓународните организации, посебно на ООН, и доследно се залага за почитување и целосна примена на принципите на Повелбата и на другите одлуки на ова највисоко меѓународно тело.

Југославија настојува преку сестран развој на билатералните односи и динамична соработка, врз основа на заемни интереси, да ги развива и унапредува односите на плодна соработка со сите соседи.

Таквата политика на добрососедска соработка конструктивно се изрази и во постигнатите спогодби со соседна Италија за граничните, малцинските и други прашања, како и за натамошниот развој на стопанската соработка. Со овие спогодби конечно е отстранет еден сериозен товар на минатото и поставена широка основа за уште поуспешна соработка и постабилни меѓусебни политички односи, што е не само во заеднички интерес за двете земји, туку и во интерес за зацврстувањето на мирот и пријателските односи во овој дел на Европа. Спогодбите се во согласност со принципите и заклучоците на Завршниот документ на КЕБС и претставуваат еден од првите конкретни чекори во решавањето на отворените прашања и во проширувањето на соработката меѓу европските држави по Хелсинки.

Југославија посебно се има ангажирано да се најдат решенија за отворените прашања што постојат меѓу нашата земја и Бугарија и со тоа да се отстранат пречките и да се даде значаен поттик за натамошно ширење и зацврстување на пријателската соработка, што е од обостран интерес. Главното отворено прашање меѓу двете земји е во тоа што Бугарија го негира постоењето на македонското национално малцинство во својата земја и на македонската нација воопшто. На македонското национално малцинство во Бугарија не му се признаваат никакви права, ниту тоа има услови за слободен развој на својата култура, за употреба на својот јазик и други права, што ова малцинство ги уживаше неколку години по завршувањето на Војната врз основа на одлуките и прописите на највисоките органи на власта на Бугарија, а кои подоцна се укинати и со тоа македонското национално малцинство е лишено од своите права. Во тек се преговорите меѓу Југославија и Бугарија за целокупните односи меѓу двете земји врз основа на предлозите на документите што ги поднесоа и едната и другата страна.

Исто така настојуваме и со соседна Австрија да развиваме добрососедска соработка. Меѓу нашите две земји е развиена плодна соработка во економската и во други активности. Меѓутоа, нашите односи ги оптоваруваат некои нерешени прашања, меѓу кои главно е неповолната положба на словенечкото и хрватското национално малцинство во Австрија. Ние настојуваме да ги решаваме овие спорни прашања, залагајќи се Австрија да ги изврши своите меѓународни обврски. Извршувањето на обврските од Државниот договор. а посебно на член 7 од овој договор, не може со ништо да се условува, посебно не со "установување", односно пребројување на припадниците на словенечкото и хрватското малцинство. Бидејќи извршувањето на Државниот договор Австрија го врзува за законот за пребројување на малцинствата, тоа ги стеснува нивните права и не ги извршува своите меѓународни обврски, а ние не можеме да се помириме со такви и слични постапки на австриската влада. Затоа треба истрајно да настојуваме преку натамошни разговори со австриската влада да се отстрани таа сериозна пречка за натамошното развивање на југословенско-австриските односи и соработка.

На националните малцинства Југославија секогаш гледаше како на фактори за поврзување меѓу државите и народите и смета

дека со сите соседи треба да се развива трајна и цврста соработка при почитување на правата на националните малцинства и давање можност за нивниот сестран развој.

Југославија и во иднина ќе вложува напори да развива со НР Албанија рамноправна соработка, односи на добрососедство, разбирање и пријателство, длабоко уверена дека тоа им одговара на трајните интереси на двете земји и дека придонесува за зацврстување на мирот во овој регион, па и пошироко.

Резултатите од неодамнешните посети на претседателот Тито на соседна Грција и Турција и средбите со највисоките државници на тие земји отворија нови можности за продлабочување на односите и претставуваат придонес за зацврстување на миролубивата соработка во регионот.

Југославија секогаш се залагаше за развој на соработка со сите балкански земји. Иако на развојот на билатералните односи му придава најголемо значење, Југославија смета дека сегашниот момент, во духот на заклучоците од Хелсинки, отвора можности за меѓубалканска соработка во одделни области. Таквата соработка исто така може значително да придонесе за стабилноста и за миролубивата соработка на Балканот и пошироко. Југославија затоа го дава својот придонес за развојот на таквата соработка и меѓу сите земји од овој регион.

Со Унгарија Југославија има многу добри односи и развиена соработка во сите области, која е на постојана нагорна линија.

Крупен напредок е постигнат во развојот на односите и сестраната соработка меѓу нашата земја и Романија. Во разговорите на претседателот Тито со претседателот Николае Чаушеску, при неговата неодамнешна посета на Југославија, се утврдени можности и задачи за натамошен развој на сестраната соработка меѓу нашите две земји.

Односите на Југославија со Советскиот сојуз постојано се унапредуваат. Заинтересирани сме за нивниот натамошен развој врз основа на доследно заемно уважување на интересите и нивно сестрано унапредување на принципите на почитување на суверенитетот, независноста и рамноправноста во меѓусебните односи, утврдени во заедничките документи - Белградската декларација од 1955 година, Московската изјава од 1956 година и во заедничките документи усвоени при средбите на претседателот Тито и генералниот секретар на Комунистич-

ката партија на Советскиот сојуз Леонид Брежњев. Во така утврдените рамки е содржана широка основа за заемно разбирање, јакнење на меѓусебната доверба и постојано унапредување на соработката.

Во последниве години посебно е забележан успешен развој на југословенско-советската стопанска соработка. Со заеднички документ е предвиден нејзиниот динамичен развој и во наредните години.

Нашите билатерални односи со НР Полска, ЧССР и Германската Демократска Република исто така ги карактеризира успешен развој во разни области, посебно во економската.

Економската соработка на Југославија со сите земји на СЕВ постојано расте.

Интересот на нашата земја за развивање на добри односи и заемно корисна соработка со земјите на Западна Европа вклучува многу области. Основен проблем на економската соработка со земјите на Западна Европа е дефицитот на трговскиот биланс. Поради тоа Југославија во Заедничкиот европски пазар и во билатералните разговори се залага за преземање на соодветни мерки за урамнотежување на трговската размена.

Како резултат на извесно поправање на економската ситуација во земјите во ЕЕЗ, на мерките што СИС ги презеде во областа на извозот-увозот и на разбирањето на кое наидовме кај одделни влади на земјите членки на ЕЕЗ и во самата Заедница, ситуацијата денес е поповолна отколку што беше во 1975 година.

Меѓутоа, потребно е да се продолжи организираното дејствување на сите фактори, посебно на стопанските, заради натамошен развој на стопанската, финансиската и друга соработка со земјите на ЕЕЗ и со Заедницата во целост, што би обезбедило спроведување на нашата политика на избалансирани стопански односи со светот.

Односите со СР Германија се мошне развиени, посебно во областа на економската соработка. Меѓутоа, соработката е придружувана со голем трговски дефицит. Поурамнотежената стоковна размена, за што во последно време обострано се вложуваат напори, треба да овозможи уште поширока соработка во оваа област.

Меѓутоа, треба да се истакне дека толерирањето на терористичката и субверзивна антијугословенска дејност на југословен-

ската екстремна емиграција во СР Германија, и покрај некои конкретни мерки што ги преземедоа властите на СР Германија, претставува и натаму оптоварување во односите меѓу двете земји.

Во односите со Франција постои обостран интерес за натамошен успешен развој и проширување на соработката. За унапредувањето на односите ќе придонесе и претстојната посета на Југославија на претседателот на Францускaта Република Жискар д'Естен.

Односите со Велика Британија успешно се развиваат. Меѓутоа, постојат уште поширoки можности за унапредување на меѓусебната соработка.

Позитивниот развој на односите со нордиските земји продолжува. Од посебно значење беше посетата на Југославија на претседателот на шведската влада и посетата на претседателот Тито на Шведска. Успешен развој на односите се остварува со Норвешка, Данска, Финска. Соработката со Белгија, Луксембург и Холандија е во подем, исто така и со Швајцарија. Односите со Португалија поволно се одвиваат. Неодамнешните средби на највисоко ниво беа многу корисни за развојот на односите меѓу двете земји.

Нашата земја е заинтересирана за натамошен развој на односите со САД врз основа на принципите на рамноправност, независност и немешање, содржани во заедничката изјава на претседателите на двете земји од 1971 година и во други документи во кои е утврдена основата на југословенско-американските политички, економски и други односи, што е потврдено и при посетата на претседателот Форд на Југославија во август 1975 година.

Економските и кредитно-финансиските односи претставуваат најуспешно поле на соработка во билатералните односи со САД. Научно-технолошката соработка, во чие финансирање обете страни рамноправно учествуваат, добро се развива.

Односите меѓу двете земји ги оптоварува антијугословенската терористичка активност на југословенската екстремна емиграција во САД и непреземањето на соодветни мерки таквата активност да се спречи.

Нашите односи со Канада се традиционално добри.

Југославија и арапските земји ги поврзува долгогодишната соработка и нашата поддршка на праведната борба на арапските

народи против агресијата и за независност. Интензивната соработка во движењето на неврзувањето им дава на нашите односи постојано нови содржини. Посебно развиени односи имаме со Египет, Алжир, Сирија, Ирак, Либија и Тунис.

Нашите економски односи со мнозинството арапски земји постојано се прошируваат и унапредуваат. Значајни стопански аранжмани се склучени со Ирак, Либија и Кувајт. Во реализацијата на стопанските проекти на овие земји се ангажирани поголем број наши стопански организации. Вредноста на склучените работи надминува две милијарди долари. Меѓутоа, и покрај постигнатите резултати на планот на стопанската соработка со арапските земји, уште не се искористени сите поволни услови за нејзиното проширување и унапредување.

Соработката на Југославија со земјите на Африка, членки на Организацијата на африканското единство, како на билатерален, така и на мултилатерален план е во постојан пораст. Ова е одраз на растечкиот заеднички интерес за нејзиното сестрано проширување во сите области. Сите членки на Организацијата на африканското единство му припаѓаат на движењето на неврзаните, што му дава посебен позитивен печат на интензитетот на нашите целокупни односи. Југославија им дава полна поддршка и помош на африканските земји и на ослободителните движења во нивната решителна борба за конечна ликвидација на последните остатоци на колонијализмот. Нашата сестрана поддршка на ослободителната борба на народите на Гвинеја-Бисао, Зелено'ртска Република, Мозамбик Сао Томе и Принципа и Ангола, прерасна во плодна соработка на слободни, независни и неврзани држави.

Меѓу Југославија и африканските земји се поинтензивни се контактите на разни нивоа. Во последно време Југославија ја посетија претседателите на Замбија, Танзанија, Конго, Габон, Сенегал, Сомалија, Уганда, Гвинеја-Бисао Зелено'ртска Република и Того. Извршени се низа политички консултации, како и размена на посети и на други високи нивоа.

Африканските земји стануваат се поважен партнер во нашите економски односи со странство. Целокупната стоковна размена во 1975 година достигна износ од 625 милиони долари, што во однос на претходната година претставува зголемување од 40%. Со еден број

африкански земји југословенските стопански организации формираа заеднички претпријатија кои многу успешно работат и стануваат пример за рамноправна соработка меѓу земјите во развој.

Југославија со најголемиот број африкански земји развива научно-техничка, културна и информативна соработка. Постигнатите резултати и досегашните искуства придонесоа оваа соработка да стане еден од важните видови на билатералните односи.

Односите на Југославија со азиските земји исто така постојано се унапредуваат во сите области. Многубројните меѓусебни посети на највисоко ниво и дадоа силен поттик и ја збогатија со нови содржини нашата соработка со овие земји.

Мнозинството азиски земји се неврзани и Југославија со нив веќе со години развива полна соработка и на мултилатерален план - во рамките на активноста на неврзаните, во Организацијата на обединетите нации и во други меѓународни тела.

Индија е еден од нашите најзначајни партнери, не само на билатерален, туку и на поширок, меѓународен план. Односите меѓу двете земји ги карактеризира традиционално пријателство и тесна соработка во сите области. За таквиот развој на односите во свое време посебно придонесе личното пријателство на Претседателот на Републиката и премиерот Нехру, постојаните контакти со сегашното раководство на Индија, на чело со премиерот Индира Ганди, како и идентичноста на погледите на двете земји на сите поважни меѓународни прашања.

Успешно се развиваат и продлабочуваат односите и соработката со неврзаните земји - Шри Ланка, Бангладеш, Авганистан. Исто така, успешно се развиваат односите, а особено економската соработка, со Иран и Пакистан.

Нашата постојана и решителна поддршка на ослободителната борба на народите на Виетнам, Лаос и Кампучија овозможи развој на плодната соработка со овие социјалистички и неврзани земји. Постојано се унапредува соработката со Индонезија, Малезија, Сингапур, Бурма и со други земји од овој регион.

Односите со Јапонија се на нагорна линија. Сепак, нашите економски односи се уште недоволно се развиени и не се во сразмер со интересите и можностите за соработка меѓу двете земји. Соработката со НДР Кореја интензивно се развива. Посетата на

претседателот Ким Ил Сунг на Југославија значајно придонесе за унапредувањето на односите. Исто така добро се развиваат односите со НР Монголија.

Во односите со НР Кина веќе се остварени резултати во низа области на меѓудржавната соработка и тие се во постојан и постепен подем. Посетата на претседателот на СИС на НР Кина, кон крајот на минатата година, значајно придонесе за подоброто меѓусебно запознавање на позициите и ставовите и го поттикна натамошното унапредување и отвори нови можности во тој правец.

Економските односи на Југославија со азиските земји заостануваат зад политичките. Во последниве години се вложени напори и за подобрување и проширување на економската соработка. Заради тоа се основани мешовити комитети за економска соработка со поголем број од овие земји. Се премина од клириншки на конвертибилен систем на плаќање, а се регулирани и некои други прашања.

Со Нов Зеланд односите се добри, а се унапредени односите и со Австралија.

Односите меѓу Југославија и земјите на Латинска Америка и Кариби во последно време добија нови импулси, посебно со земјите-членки на движењето на неврзаните - со Панама, Куба, Перу, Гвајана и други. Во досегашните контакти и разговори, кои се повеќе се интензивираат, дојде до израз блискоста на ставовите и интересите на нашата земја и на земјите од овој регион, како и обостраната готовност за потесна соработка на меѓународен план и во билатералните односи, а посебно кога станува збор за борбата за мир и за меѓународно спогодување, за јакнење на независноста и за суверено располагање со сопствените природни извори и потенцијали, и за изградбата на нов меѓународен економски поредок.

Неодамнешната посета на претседателот Тито на Мексико, Панама и Венецуела, како и посетата на претседателот на владата на Куба Фидел Кастро на Југославија, дадоа понатамошен значаен поттик за унапредување на односите со земјите од овој регион.

Настојувањето да се унапредат стопанските односи со ова подрачје, во последниве две години, даде позитивни резултати, што отвора поголеми можности за соработка, особено во индустриската кооперација, во создавањето на заеднички претпријатија, во инфраструктурата, во земјоделското производство итн.

6. Во зацврстувањето на меѓународната положба на Југославија значајна улога има натамошното јакнење на материјалните сили на нашето општество, стабилниот стопански развој и адекватното учество во меѓународната поделба на трудот. Тоа битно го определуваше и нашето активно ангажирање, заедно со другите неврзани и други земји во развој, во решавањето на стопанските економски проблеми и во изградбата на нови поправедни односи.

Југославија постојано води политика на најширока економска соработка со сите земји и региони на светот. Таквата ориентација е од траен карактер, а политиката на отвореност за соработка со странство е составен дел на нашата неврзаност, на развојната политика и на адекватното вклучување во меѓународната поделбна на трудот.

Големите растројства во светското стопанство мораа да се одразат негативно и врз југословенското стопанство, посебно во областа на трговскиот и платниот биланс. Меѓутоа, и во овие услови стопанството на нашата земја покажа големи можности за приспособување и за успешно надминување на тешкотиите, па и во годините на најинтензивна рецесија во стопанството на развиените земји од Запад успеа да одржи релативно висока динамика на стопанскиот растеж, што е одраз на неговата сила и на вкупните резултати што ги постигнавме во развојот на нашето социјалистичко самоуправно општество.

Во изминатите неколку години Југославија успеа да ја интензивира и да ја подигне на повисок степен стопанската соработка со многу земји во развој, што е битна компонента на нашата општа ориентација за сестрана соработка со овие земји.

Таквата соработка е одраз на совпаѓањето на интересите и можностите на нашето стопанство и на стопанството на земјите во развој, а истовремено претставува конкретен вид на спроведување во живот на одлуките од собирите на неврзаните земји за меѓусебното проширување на стопанската и друга соработка.

Исто така, успеавме натаму да ги унапредиме нашите економски односи со социјалистичките земји. Во последно време дојде и до поповолни трендови во економската соработка со развиените земји на Запад.

Принципите врз кои се заснова нашата економска политика спрема странство и нашата меѓународна економско-политичка

положба резултира во широката соработка со голем број земји од сите региони.

Оваа соработка, поради низа фактори и услови во кои се одвива нашата стопанска соработка со светот, во последниве години покажуваше извесни слабости и осцилации во поглед на регионалниот распоред на размената. Поради тоа треба и натаму да се настојува развојот на економската соработка со странство да оди напоредно со нашата општа политика во меѓународната соработка и со потребите за натамошно јакнење на положбата на Југославија. Тоа подразбира уште поголема диверзификација на економската соработка и доследно натамошно спроведување на политиката за што порамномерен регионален распоред.

Стопанството на Југославија постигна значителни успеси во поширокото поврзување со странство, не само преку стоковната размена, туку и преку кредитно-финансиските односи, преку соработката на научно-технолошки план, преку инвестиционата соработка и заедничките вложувања. Важно е да се истакне дека таа соработка се поинтензивно се остварува и низ заедничко настапување на трети пазари.

Во остварувањето на ваквата политика на економска соработка со странство од првенствено значење е улогата и придонесот на организациите на здружен труд и иницијативите што ги пројавуваат тие на овој план. Таа активност беше придружувана и од појави на недоволно координиран и организиран настап, поради што се вложувани напори за надминување на таквата состојба.

Тргнувајќи од потребите на нашето стопанство и од нашите надврешно-политички принципи, Југославија и во наредните години ќе се стреми да ја продлабочи и да ја прошири својата соработка со сите земји врз принципите на рамноправност, а посебно ќе настојува за натамошно унапредување на економските односи со неврзаните и со сите други земји во развој. Петгодишниот план за периодот до 1980 година и проекцијата на долгорочниот план до 1985 година предвидуваат уште повисок степен на поврзување на нашето стопанство со светското стопанство, со таков распоред на економските односи со странство и со такви форми на соработка кои се во согласност со нашата политика на неврзаност. Сестраната економска соработка со најширок

број земји треба да создаде простор за уште пошироко поврзување на нашето стопанство на меѓународен план, да ја зголеми стабилноста и да ги намали влијанијата на растројствата во светското стопанство врз стопанството на Југославија.

7. Нашата динамична и активна надворешна политика и сеопфатна соработка со многу земји бараа да развиеме широка мрежа на наши дипломатско-конзуларни претставништва во светот. Поради тоа од 1974 година до денес отворивме 19 нови претставништва, така што сега нивниот вкупен број изнесува 156. Покрај тоа, се зголемува и бројот на претставништвата на Стопанската комора на Југославија, на информативните центри итн.

8. Претседателството на СФРЈ во изминатиот период му посветуваше големо внимание на создавањето на неопходни услови за остварување на уставните одредби за учеството на републиките, автономните покраини и на другите субјекти во креирањето на надворешната политика и за нивната заедничка одговорност за остварување на единствената надворешна политика на Социјалистичка Федеративна Република Југославија.

Со развојот на социјалистичкото самоуправување во сите области на нашето општество се повеќе има субјекти на меѓународната активност и соработка. Републиките и автономните покраини, општествено-политичките организации, организациите на здруженото стопанство и самоуправните интересни заедници ги усогласуваат, преку договарање, заедничките и посебните интереси на народите и народностите и на самоуправните структури на нашата општествена заедница во областа на надворешната политика. Заради што подобро усогласување и координација на надворешнополитичката активност, формиран е, врз основа на Законот за сојузните совети, Сојузен совет за меѓународни односи, чиј претседател е член на Претседателството на СФРЈ.

Потребите на развојот на нашето општество и неговата отвореност кон светот, динамиката и карактерот на современите меѓународни промени бараат постојана, широка и интезивна надворешнополитичка активност на нашата земја. Таа активност е битен услов за нашиот непречен внатрешен развој и претставува одговор на настојувањата на оние надворешни сили кои со притисоци и на други начини се обидуваат да ни пречат на патот по кој одиме. Затоа Претседателството

на СФРЈ и во наредниот период на овие прашања ќе им посветува најголемо внимание.

Претседателството на СФРЈ на Југославија и во овој случај сака посебно да го истакне непроценливиот придонес на претседателот Јосип Броз Тито во активноста на СФРЈ на меѓународен план, во нејзината афирмација како независна, неврзана и социјалистичка земја, во јакнењето на угледот и влијанието на политиката на неврзаноста и на принципите на внатрешниот развој и надворешната политика на Југославија.

## VI
## ЗАКЛУЧЕН ДЕЛ

Врз основа на сето што е речено во овој Извештај, може да се извлече општ заклучок дека во овој значаен период на нашиот развој битно е зацврстено единството на народите и народностите на нашата земја, на работничката класа, на селанството и интелигенцијата и силно е зајакната политичката стабилност на нашето социјалистичко самоуправно општество, а со тоа и меѓународната положба и безбедноста на нашата земја.

За ваквата позитивна состојба во нашата земја особено придонесе и јасната перспектива на сестраниот развој на нашата социјалистичка самоуправна заедница што е отворена со 21-та седница на Претседателството на СКЈ, а продлабочена со уставните амандмани, со одлуките на Десеттиот конгрес на СКЈ, со Уставот на СФРЈ и со усвојувањето на значајни системски закони, како и со нашата вкупна економска и социјална политика и нејзините резултати. Со тоа е дадена платформа на борбата за зацврснување на единството на работните луѓе и на народите и народностите на Југославија. Во остварувањето на оваа платформа во сите области на општествениот живот е развиена интензивна револуционерна акција на социјалистичките сили на чело со Сојузот на комунистите на Југославија, кои ја покренаа и ја мобилизираа работничката класа и сите работни луѓе, народи и народности на нашата земја.

Донесувањето на работничките амандмани, Писмото на другарот Тито и на Извршното биро на Претседателството на СКЈ, одлуките на Десеттиот конгрес на СКЈ, уставните промени во областа на општествено-економските односи кои битно ја зацврстија водечката општествена, економска и политичка положба на работниците, успесите во здружувањето на трудот, во материјалниот развој и во економската стабилизација на општеството, поинтензивната акција во решавањето на

економските и социјалните прашања, успешната борба на социјалистичките сили против сите обиди на работничката класа и на општеството да им се наметне технобирократски управувачки монопол, како и сите други видови акции на социјалистичките сили - ја зацврстија довербата на работничката класа во тоа дека политиката и општествената акција на социјалистичките сили на чело со Сојузот на комунистите на Југославија се правилни и успешни и дека им одговараат на стварните денешни и долгорочни интереси на работничката класа и на работните луѓе во целина.

Во овој период на длабоки промени во нашето општество се постигнати значајни резултати во решавањето на многу животни и работни проблеми на работничката класа. Во изминатите пет години се вработени речиси околу еден милион луѓе и се отворени перспективи за нови вработувања, со што е засилена социјалната сигурност на работните луѓе. Со организирана општествена акција, особено со солидарна изградба на станови, подобро се решаваат станбените прашања на работниците од непосредното производство. Се градат повеќе установи за деца и поорганизирано се згрижуваат децата на вработените родители. Постојано се подобруваат работните и животните услови на работниците, а заштитата на работа и заштитата на човековата околина се повеќе станува составен дел на организираната грижа за здравјето, за животниот век и за работната способност на работните луѓе и граѓаните. Речиси секој работник на своето работно место има некој организиран вид на општествена исхрана, а во обезбедувањето на одмор и рекреација на работниците се постигнуваат исто така добри резултати. Подобрена е и положбата на пензионерите и борците од Народноослободителната војна.

Сето тоа го зацврсти единството на работничката класа и силно ја поттикна нејзината свесна активност како внатре во здружениот труд, така и на сите други подрачја на општествениот живот. Работничката класа стана вистински и свесен носител на борбата за непрекинат прогрес на социјалистичкото самоуправување и за општ економски и социјален развој на нашето општество. Тоа ја зацврсти и ја прошири масовната поддршка на револуционерната политика на Сојузот на комунистите на Југославија, ги стесни основите за идејни и политички колебања во општеството и просторот за дејствување на непријателот. На непријателите на социјализмот и на самоуправувањето, како и на

разни други носители на идејна и политичка дезориентација, им станува се потешко да го остваруваат своето влијание врз одделни делови на работничката класа, зашто нашиот целокупен општествен развој и секојдневната практика се повеќе им ги одземаат аргументите и политичкото оружје.

Таквата активност на социјалистичките сили за зацврстување на единството и за општествено ангажирање на работничката класа треба и понатаму да биде во средиштето на сите видови на политика на нашето општество. Затоа мораме будно да ги следиме и да ги анализираме причините за појавите на колебање, па и за судирите на интересите и сфаќањата што уште ги има во редовите на нашата работничка класа.

Мораме да бидеме доста будни спрема влијанието на технобирократизмот во сите негови видови, зашто тој и понатаму ќе биде упорен во настојувањата да воспостави свој монопол во одлучувањето и негативно да влијае врз развојот на самоуправувањето и врз политичкото расположение на работниците. Борбата против тие тенденции треба да биде организирана, а не стихијна, и да се води низ постојните механизми на самоуправна демократија, а не надвор од нив.

Тенденциите кон урамниловка кои силно дејствуваат во сите структури на нашето општество, претставуваат мошне сериозна сопирачка не само во остварувањето на принципите за распределба според резултатите од трудот, туку и во развојот на системот на самоуправните општествено-економски односи во целост. Тие посебно го девалвираат трудот и творештвото, ги намалуваат ефектите од напорите на нашето општество за подигање производноста на трудот, го забавуваат стабилниот растеж на животниот стандард на работните луѓе, предизвикуваат незадоволство, па и конфликти во нивните редови. Идејно-политичките извори на овие тенденции најчесто се во тезите за ''еднакви потреби'' или во стравот од ''преголеми заработувачки''. Нерасчистените прашања во врска со мерилата за распределба на личните доходи исто така се еден од мошне сериозните нерешени проблеми кои предизвикуваат неразбирања и конфликти во организациите на здружен труд и во општеството воопшто.

Слабостите во интензивноста на стопанисувањето и во ефикасноста на работењето, изразени низ недоволното користење на

производните капацитети, нерационалната организација на процесот на производството негативно влијаат врз општествената производност на трудот и предизвикуваат оправдано незадоволство кај работните луѓе. Еден дел на работниците е недоволно заинтересиран за подигање на производноста на трудот поради слабостите во системот на распределбата. Врз производноста на трудот, а и врз политичкото расположение на работничката класа негативно влијае и задржувањето на недоволно способни и непретприемчиви раководни екипи во работоводните органи на одделни организации на здружен труд.

Исто така, појавите на ситнособственичка стихија и менталитет, егоизам и затворање во локални и регионални рамки имаат негативни економски и политички последици.

Се сретнуваме со тенденции кон привилегии на определени слоеви работници, кои доаѓаат до израз особено низ стремежот на одделни групации да ја задржат или да ја прошират привилегираната или монополистичка положба во условите за стопанисување и на пазарот. Исто така негативни се стремежите за привилегии на поединци, групи или организации на здружен труд, да се изедначат во личните доходи и во стандардот со најпроизводните поединци, групи и организации без оглед на слабата сопствена работа, резултати и ниска производност.

Бавното остварување на уставните принципи во самоуправното интересно организирање и во слободната размена на трудот во општествените дејности доведува до задржување на административно-буџетските односи и неизбежно предизвикува нерасположение и незадоволство и кај работниците во материјалното производство и кај работниците во општествените дејности.

Недостатоците и бавноста во остварувањето на социјалната политика и во задоволувањето на некои неопходни потреби на стандардот на работните луѓе /установите за грижа за децата, сервисните и комуналните услуги за домаќинствата, а особено станбената изградба/, кои ја отежнуваат социјалната положба на работниците и на нивните семејства, се извор на определени општествени конфликти, а можат да бидат и основа за влијание на непријателските сили. Без оглед на резултатите што се постигнати во станбената област, недоволната организираност на нашето општество на ова подрачје /бавната и доста

скапа изградба на станови, слабостите во управувањето со станбените фондови и недоволното ангажирање на личните средства за станбена изградба, во целост незадоволувачкото влијание на работниците врз станбената политика/ предизвикува сериозни општествени и политички проблеми. Исто така, од становиште на положбата на работниците, сериозен проблем е и бавната изградба на установи за деца. Работниците во здружениот труд за таа цел издвојуваат позначителни средства, но поради нивното се уште недоволно влијание врз употребата на тие средства, тие често ненаменски се трошат, а изградбата на детски установи е недоволна и бавна, иако потребите од нив се акутни и големи.

Уште доста се изразени проблемите на вработувањето, посебно на млади луѓе што завршиле училишта, при што посебни тешкотии предизвикува бавноста во реформирањето на образовниот систем и недоволното влијание на здружениот труд врз политиката и системот на образованието.

И внатре во работничката класа, од различни причини, се јавуваат идејни и политички разлики, што во секојдневната практика можат да бидат упориште за туѓи влијанија врз одделни делови на работничката класа ако организираните социјалистички сили не го обезбедат нејзиното единство врз база на нејзините класни интереси.

Има слабости во информирањето на работниците, што неповолно се одразува врз вршењето на нивната самоуправна функција и врз влијанието во одлучувањето во здружениот труд и во општеството воопшто. За успешен развој на самоуправните односи нужна е поголема општествена активност врз општото и стручното образование на работниците.

Се се тоа извори за можни колебања и конфликти, а врз таа основа и за непријателско влијание врз работничката класа. Затоа е потребна постојана и конкретна организирана политичка акција на сите социјалистички сили, на државните и самоуправните органи за побрзо решавање на овие проблеми, со цел причините за можните колебања и конфликти навреме да се отстранат или барем непрекинато да се стеснуваат и постојано да јакне единството на работничката класа.

За таа цел неопходно е пред се доследно да се развиваат самоуправните општествено-економски односи во согласност со устав-

ните принципи и со донесените системски закони; доследно да се спроведуваат целите и задачите утврдени со Среднорочниот план за економски и социјален развој; да се преземаат организирани акции за превладување на сите видови технобирократски монопол; да се насочува решавањето на општествените конфликти во рамките на демократскиот самоуправен механизам; побрзо да се разработуваат и доследно да се применуваат критериумите и мерилата за распределбата според трудот; да се создаваат економски услови за што поинтензивно вработување; поефикасно да се решаваат прашањата на социјалната политика, особено на станбената изградба и на самоуправните односи во таа област; побрзо да се развива системот на информирање и образование на работничката класа заради што попотполно остварување на нејзината самоуправна улога и влијание во општеството.

Селанството е значајна општествена сила која е цврсто врзана за политиката на социјалистичкиот самоуправен развој на нашето општество. Односот и довербата на земјоделците спрема таа политика се заснова врз нивната поврзаност со нашата Револуција и врз нивната положба во нашето општество. Во социјалистичкиот самоуправен систем селанството станува активен политички фактор со ангажирање во Социјалистичкиот сојуз на работниот народ и во други општествено-политички организации, а со разни видови на здружување на трудот и средствата и значаен фактор на развојот на социјалистичките општествено-економски односи и на стопанскиот развој на нашата земја.

Развојот на социјалистичкиот општествен сектор на стопанството овозможи вработување на огромен број луѓе од село во индустријата и во услужните дејности, што силно се одрази врз материјалната положба на селото и врз свеста на земјоделците. Со здружување во задружни и други форми на производствена соработка со организациите на здружен труд, врз начелата на доброволност, земјоделците се поврзуваат во системот на здружениот труд и со тоа се повеќе се здобиваат со општествено-економската положба, со правата и обврските што ги имаат работниците во организациите на здружен труд. Тоа денес претставува основа и нов квалитет во меѓусебната поврзаност, во единството и солидарноста на работничката класа и на селанството. Тоа наедно е и основа врз која се ограничуваат и сузбиваат елементите на експлоатација и на капиталистички тенденции на село.

Со зголемувањето на производноста на трудот, со поголемата примена на механизација и современа технологија, потоа со решавањето на комуналните проблеми /изградба на патишта, водоводи, електрификација итн./, постојано се подобруваат условите за живеење и работа на село. Со изградба на училишта и објекти на културата, со подобрување на здравствената заштита, со урбанизација на селото, со развој на месните заедници и со јакнење на нивната улога во решавањето на заедничките прашања на селото итн. се намалуваат разликите меѓу градот и селото. Јакне економската стабилност и социјалната сигурност на селаните, расте нивниот животен стандард и нивната заинтересираност да останат на село, да работат во земјоделското производство.

Овие позитивни движења на село ги придружуваат и определени проблеми од чие побрзо решавање зависи и интензивирањето на процесот на натамошната социјалистичка преобразба на селото и отстранувањето на појавите што создаваат простор за негативни идејни и политички влијанија во овие средини.

Еден од битните проблеми во тој поглед е бавноста на процесот на здружување на село и на воспоставување доходни односи во кооперација меѓу земјоделците и организациите на здружен труд. Проблеми предизвикува и непостоењето на планови за производство и пласман и слабата поврзаност врз трајни основи на земјоделското производство и трговијата, заради надминување на класичните односи на купопродажба и заради обезбедување стабилност на производството и економска сигурност на селаните.

Тешкотии предизвикуваат и нерешените прашања на рентата, откупот, арондацијата и комасацијата од становиште на интересите и потребите за здружување на трудот и средствата, особено заради специјализација на производството и поширока примена на агротехничките мерки, при порационално користење на механизацијата.

Недоградeноста на социјалната политика на село исто така е фактор кој предизвикува определени проблеми. Во зависност од социјалистичката преобразба на селото и од поврзувањето на земјоделците со здружениот труд, од порастот на производноста на трудот на село и во општеството воопшто, како и од придонесот на самите селани, треба побрзо да се решаваат прашањата за целосна здравствена заштита, а и за пензиско осигурување на селаните.

Меѓутоа, ни организираните социјалистички сили во доволна мера не се заложија да се искористат сите можности што ги дава веќе достигнатиот степен на развојот на земјоделството, а и готовноста на самите земјоделци за разновидни форми на здружување на трудот и средствата во земјоделството.

Неопходна е поинтензивна акција на организираните социјалистички сили и мерки на органите на општествено-политичките заедници заради реализација на одредбите на Законот за здружениот труд што се однесуваат на поврзувањето на земјоделците во системот на здружениот труд и заради поефикасно решавање на проблемите во врска со побрзиот развој на самоуправните општествени односи на село и со постабилниот растеж на земјоделското производство.

Со донесувањето и спроведувањето на Уставот на СФРЈ, создадени се неопходни општествено-економски претпоставки за нов, револуционерен чекор во непосредното поврзување на трудот во материјалното производство со трудот и творештвото во областа на образованието, науката, културата и здравството и во другите општествени дејности. Работниците во овие дејности, преку самоуправните интересни заедници, стекнуваат свој доход со слободна размена на трудот со работниците во материјалното производство, наспроти поранешните буџетско-административни односи во кои државата се јавуваше како посредник меѓу едната и другата сфера на човечкиот труд и творење. Самоуправното организирање и делегатскиот принцип на одлучување на интелектуалните работници им овозможува непосредно влијание врз решавањето на прашањата за условите на нивната работа и врз вкупната политика на општеството. Тоа се длабоки, историски промени во општествената положба на интелектуалниот труд, кои истовремено отвораат можност за полн замав на слободното и сестрано интелектуално творештво. Тоа е дел од процесот во кој се надминува не само поделбата на таканаречена техничка и хуманистичка интелигенција, туку и отуѓеноста на умствениот од мануелниот труд и спротивноста меѓу нив.

Таквиот процес на општествениот развој на квалитативно нов начин ја определува општествената положба на интелигенцијата во целост, нејзината поврзаност со работничката класа и со работните луѓе воопшто, односот спрема тековите во општеството,

нејзината улога и одговорност со развојот на социјалистичкото самоуправување.

Слободата на творештвото во сите области на човечкиот труд и општествената критика од самоуправни социјалистички позиции е значаен фактор на нашиот општествен напредок. Токму заради запазување на таа слобода, им се спротивставуваме на злоупотребите што се вршат со цел за политичка акција од антисоцијалистички позиции и напади врз самоуправувањето, врз рамноправноста на нашите народи и народности, врз независноста на нашата земја и врз политиката на неврзување.

Покрај сите позитивни резултати, мора да се води сметка за тоа дека во редовите на интелигенцијата има појави и тенденции кои можат да водат кон слабеење на нејзините врски со работничката класа. Уште се присутни остатоците на општествената свест врзани за привилегиите на умствениот труд над физичкиот,за сфаќањата за водечката улога на интелигенцијата во општеството, чиј посебен вид денес претставуваат технократските и државно-сопственичките тенденции кои ја потценуваат или ја негираат творечката моќ и општествената улога на работничката класа. Таквата конзервативна свест се темели врз идеите и практиката на минатото, како што се буржоаскиот либерализам, национализмот, елитизмот и слични тенденции. Судири на интересите во оваа област често предизвикува и недоволно развиената материјална база на образованието, на науката, културата и на другите општествени дејности. Овие судири ги потхранува не само расчекорот меѓу нашите потреби и реални материјални можности, туку често и појавите на тесноград ен, па и секташки однос кон интелектуалните творци.

И во системот на образованието се присутни технократски тенденции кои, со монополизирање на знаењето и стручноста, се стремат работникот-самоуправувач да го сведат на гола работна сила, а образованието - на средство за таков развој на технологијата и стопанството кој го зацврстува владеењето на технократско-управувачкиот слој. Образованието за работа и перманентното образование покрај работата, како и изградбата на посестрана социјалистичка личност, треба да станат основна карактеристика на нашиот целокупен систем на образованието, при истовремено создавање на еднакви можности за школување.

Развојот на самоуправните односи во општеството, посебно во науката, во културата, во образованието и во здравството ја зајакнува и ја проширува можноста интелектуалните работници и творци непосредно да влијаат врз својата општествена положба, како и нивната готовност најпотполно да се ангажираат и да се борат за развојот и јакнењето на нашата социјалистичка заедница. Од таа основа интелектуалните работници ги совладуваат отпорите во сопствените редови кои се стремат да ја задржат историски надминатата положба на интелигенцијата како посебен општествен слој и елита. Самоуправните интересни заедници во областа на општествените дејности, во кои работи голем дел на интелигенцијата, треба да станат место на одлучување како за развојот на овие дејности така и за изградбата на мерилата за општествена валоризација на интелектуалниот труд.

Со уставните решенија и со организираната акција на социјалистичките сили се зајакнати рамноправноста, братството и единството и заемната солидарност на народите и народностите на нашата земја и е стеснета основата за судири и неразбирање во меѓунационалните односи. Зголемена е одговорноста на републиките и на автономните покраини за сопствениот развој и за развојот на заедницата како целина. Со тоа се ограничени можностите за пробивање на тенденциите на буржоаскиот и бирократско-етатистичкиот национализам и за сепаратистичка непријателска акција.

За натамошниот успешен развој на меѓунационалните односи врз основите на полната рамноправност, на братството и единството и солидарноста на нашите народи и народности и за сузбивањето на сите обиди на непријателот да сее меѓунационален раздор, неопходна е постојана акција на општествено-политичките организации, на државните и самоуправните органи за јакнење на самоуправната самостојност на републиките и автономните покраини и на југословенската заедница како целина, врз основите на договарање и спогодување и заемна солидарност, при доследно применување на принципите што се формулирани во Уставот на СФРЈ.

Во нашиот целокупен развој се изразува континуитетот на нашата социјалистичка револуција во која учествуваат сите генерации, почнувајќи од оние што ги удриле темелите на ваквата социјалистичка самоуправна заедница па се до најмладите кои таа револуција ја

прифаќаат и натаму ја развиваат врз основите на самоуправувањето, водечката улога на работничката класа, полната рамноправност, братството и единството на народите и народностите на Југославија и јакнењето на нејзиниот суверенитет и независност.

Платформата на нашиот натамошен развој е дадена, а со промените што се извршени во општествено-економскиот и политичкиот систем создадени се услови за потемелна преобразба на нашето општество. Сега е потребна организирана конкретна акција на сите социјалистички сили за реализација на одлуките заради натамошен сестран развој на социјалистичкото самоуправување, како и решавање на општествените и социјалните проблеми што се од најголемо значење за животот и работата на работните луѓе и за нивното уште пошироко и поангажирано учество во самоуправната преобразба на нашето општество, за натамошен расцвет на Социјалистичка Федеративна Република Југославија, за јакнење на нејзината меѓународна положба, безбедност и углед во светот.

# СОДРЖИНА

